**Рецензенти:**
**претседател: доц. д-р Светлана Камџијаш**
**заменик претседател: м-р Гордана Никчевска**
**член: Душанка Голубовиќ Нешовска**

*** * ***

**Лектор:**
**Зорица Велкова**

*** * ***

**Графичка обработка:**
**Анета Јовковска**

*** * ***

**Одобрено од Министерството за образование и наука**
**на Република Македонија**

# ТЕМА I: ЕТИКАТА КАКО НАУКА ЗА ДОБРОТО И МОРАЛОТ

## 1. ЕТИКА

### Поим за етика

*Етиката* е наука за моралот. И двата поими, *етика* и *морал*, имаат слично значење. Тие го објаснуваат начинот на однесувањето на човекот.

Етиката најпрво се појавила во рамките на филозофијата, а подоцна и во теологијата. Денес, таа постои како филозофска, но и како теолошка наука. Етиката ги проучува и ги проценува *моралните вредности*. А, како морални вредности пак, ги подразбираме оние работи кои ги цениме и кои се важни во животот на луѓето, како на пример: љубовта, здравјето, мирот, пријателството и слично. Етиката нè подучува како треба правилно да размислуваме, како правилно да се однесуваме, да правиме добри дела, како да се грижиме за другите и општо - секогаш да правиме само добри работи.



За творец на етика се смета грчкиот филозоф Аристотел, бидејќи поимот *етика* за прв пат го среќаваме во насловот на неговата книга *Никомахова етика*. Зборот етика доаѓа од грчкиот збор *етос*, и значи *обичај* или *морален карактер.*

Секогаш треба да имаме предвид дека добро е сè она што не ги повредува другите луѓе, туку напротив, ги прави да се чувствуваат среќни и задоволни. Затоа, да внимаваме, со нашите зборови или дела никогаш да не ги повредуваме другите луѓе. Ако така постапуваме, тогаш нашето расудување и однесување ќе биде етичко.

Бидејќи етиката се занимава со проучување на моралот кај човекот, може да кажеме дека нејзин предмет кој го проучува е однесувањето на човекот и дава правила како е добро човекот да се однесува. Тие правила ги нарекуваме *етички* или *морални норми*.

Знаењето кое го здобиваме учејќи етика може да влијае врз нас. Тоа може да го насочува нашето однесување кон правење добро и да ни укажува како би требало правилно да се однесуваме кон другите луѓе. Значи, целта на етиката не е ние да се здобиеме со некое големо теоретско знаење, туку да размислуваме, расудуваме и да стекнеме навики за добро однесување.

### Етичко расудување

Различни луѓе различно вреднуваат некои работи, па затоа честопати се случува да има недоразбирања околу тоа што е добро, а што не е добро. Социјалните закони, обичаите и традициите во различни земји можат да бидат различни. Затоа, етичките правила може и да се разликуваат помеѓу луѓето, во зависност од нивната култура, општеството во кое живеат или нивната религиозна припадност. Така на пример, за луѓето во Јапонија етички е да се поздравуваат со поклонување, додека во европските земји луѓето се поздравуваат со ракување. За муслиманите, било во која земја да живеат, не е етички да јадат свинско месо, додека, пак, за христијаните јадењето

свинско месо е дозволено. Во Кина и во некои други земји етички е големите злосторници да бидат казнети со смрт, но кај нас и во повеќето земји во светот, таква казна не е дозволена.



### *Како да донесеме правилни етички одлуки*

За да не се збуниме кога сме во дилема дали правилно постапуваме или не, секогаш треба да размислиме и да се раководиме од следниве правила:

- дали тоа што го правиме и нè прави среќни е правилно?
- какви ќе бидат последиците од нашето однесување врз другите луѓе?
- секогаш да размислуваме за тоа како правилно да постапиме
- дали нашата постапка е искрена, чесна и праведна
- дали со нашето однесување нема да повредиме некого

### *Погрешни етички заклучоци*

Можно е да донесеме погрешни етички заклучоци ако размислуваме на следниов начин:

- ако е неопходно, тогаш е етички
- ако не се казнува, тогаш е правилно
- имав добра лична причина да го направам тоа
- го направив тоа за тебе по секоја цена
- сите го прават тоа, зошто не и јас
- така ми дојде да направам
- во ред е ако јас не губам ништо со тоа

Прочитајте ги расказите за доживувањата на Емилија и Горан. Што мислиш, кој од нив постапил етички правилно, а кој не? Зошто?

1. Емилија: Наставничката по македонски јазик за домашна работа ни зададе да напишеме состав на тема: „Пролетта во мојот град“. Јас искрено заборавив на домашната, но на часот по македонски јазик не се пријавив дека немам напишано домашна работа, мислејќи дека наставничката нема токму мене да ме праша да го прочитам составот. Но, се случи токму тоа што не го очекував. Наставничката ме замоли да ја прочитам домашната и јас ја отворив тетратката и почнав да зборувам на тема „Пролетта во мојот град“, преправајќи се дека читам од домашната. Кажав неколку реченици, но сигурно ќе беа многу подобри доколку се потрудев дома да ги составам и подобро да размислам. На крајот, некако се извлеков. Мислам дека наставничката не забележа дека немам домашно. Откако сè помина, се почувствував



непријатно, но мислам дека никого не повредив со мојата постапка, а имав и добра причина да постапам така.



2. Горан: Денес е мојот среќен ден. Татко ми се врати од пат и ми донесе два дреса од моите омилени фудбалери. Многу се израдував. Сега дури и не знам кој да го облечам за на тренинг, па решив да ги земам и двата за да се пофалам пред другарите. Така и направив. Другарите кога ги видоа многу се воодушевија. Сите почнавме да зборуваме за тоа кој од кој фудбалски клуб има дрес. Само Азим молчеше. Си помислив, сигурно нему не му се допаѓаат моите дресови. Отидов да го прашам дали му се допаѓаат, а тој ми одговори:

- Се разбира, па тоа се и моите омилени фудбалери.... И јас би сакал да носам таков дрес, ама си помислив.... татко ми одвај се снаоѓа да ми го плати тренингот за фудбал, па не би било во ред да му побарам да ми купи нешто што не е неопходно...

Тогаш го запрашав дали сака да носи еден од моите дресови за време на тренингот. Очите на Азим така радосно заблескаа што понесен од неговата радост не можев, а да не речам:

- Всушност, ти го подарувам!

Можеби за момент бев малку тажен што донесов таква одлука и го подарив мојот омилен дрес, но радоста на Азим беше толку голема што мојата тага траеше само еден миг, а среќата на другар ми ме „зарази“ и мене. Затоа, ќе речам дека денес е мојот среќен ден!

Можеш ли да раскажеш и ти едно твое слично доживување?

## *Етиката и општеството*

Сè што е етички не е секогаш запишано во законот на општеството. На пример, етички е да ја кажуваме вистината и да не лажеме, но лажењето не секогаш се казнува според законот. Доколку излажеме, ќе се чувствуваме непријатно и цело време ќе стравуваме дека некој ќе ни ја открие лагата, а ако ни ја откријат лагата, иако можеби нема да бидеме казнети со законот, сепак ќе бидеме вербално (со зборови) осудени за нашето неморално однесување од луѓето кои сме ги излагале и ќе ја загубиме довербата.

Постојат голем број непишани етички правила на кои треба да се придржуваме, но има и многу етички правила кои се задолжителни за почитување и со нивното прекршување луѓето се одговорни пред законот на државата. Така на пример, за кражба и насилство луѓето ќе бидат осудени и според законот на државата.

Во секое општество, повеќето луѓе ги прифаќаат стандардите на однесување, кои се всушност етички. Но стандардите за однесување во општеството се покажало дека може да отстапуваат од она што е етички. Дури и целото општество може да стане етички „корумпирано“. Добар пример за морално корумпирано општество во историјата е нацистичка Германија: За време на своето дванаесетгодишно владеење, нацистите пратиле масовни војски речиси низ цела Европа. Како дел од тоа, нацистите ја поддржувале идејата за Голема Германија со интеграција на сите луѓе со чисто германско потекло. Оваа погрешна идеја се манифестирала со уништување на милиони луѓе – припадници на разни малцинства (Евреи, Роми, Словени...), политички противници и социјални групи (инвалиди), како и десет милиони други луѓе, кои настрадале како директен или индиректен резултат од воените операции.

**Прашања за размислување и расудување:**

1. Што проучува етиката како наука?
2. Што се морални вредности?
3. Што треба да се запрашаме кога размислуваме дали ќе постапиме етички правилно?
4. Кога е можно да донесеме погрешни етички заклучоци?
5. Дали сите етички правила се запишани во законот на државата?
6. Зошто треба да ги почитуваме етичките правила кои не се пропишани со закон?
7. Што би се случило кога не би постоеле етички правила за однесување на луѓето во општеството?



## 2. ЗНАЧЕЊЕ НА ЕТИКАТА

Етиката е воспитно образовна наука и има за цел да им помогне на луѓето во формирањето на нивниот карактер. Таа содржи правила или закони кои служат за правилно однесување во семејството, во училиштето, во општеството, во природата и општо насекаде. Кога не би постоеле вакви правила, тогаш сите луѓе би правеле само она што сакаат, а не она што треба да прават, и така набрзина би завладеал еден општ хаос во светот.

Животот на луѓето во заедeница не би бил возможен ако сите луѓе крадат, лажат или прават работи кои се добри само за нив самите. Затоа постојат етички стандарди или кодекси на однесување кои луѓето треба да ги почитуваат со цел да живеат во добра заедница со сите луѓе.

### *Етички стандарди*

Етиката ги изучува основните вредности и цели на човековиот живот: доброто и лошото, среќата, љубовта, праведноста, чесноста, вистината итн. Таа содржи добро основани стандарди за тоа што е исправно и што е погрешно. Пропишува што е добро, што треба луѓето да направат во однос на правата, обврските, користа за општеството, праведноста или некои посебни доблести. Етиката, на пример, се однесува на оние стандарди кои налагаат разумни обврски и воздржување на луѓето од лажење, озборување, крадење, насилство, убиство, измама и слично. Етичките стандарди исто така налагаат доблести на искреност, сочувство, лојалност и човекови права. Тие постојат во сите области на човековото делување и уште можеме да ги наречеме и кодекси на однесување. Постојат пропишани кодекси за однесување на здравствените работници, на новинарите, на наставниците, етички кодекс во науката, во бизнисот и сите други професии, но постојат и кодекси за однесување на учениците во училиштата. Тоа се правила на однесување кои треба да ги знае и применува секој ученик.

### *Кодекс на однесување на учениците во училиштата*

Ученикот треба да има јасна слика за својата положба и улога во семејството, училиштето и општеството. Треба да ги знае своите права и одговорности и да се прилагодува на нив.

Секој ученик треба да биде почитуван како личност без оглед на неговата способност, талент, пол, раса, култура, традиција, социјална положба, национална, верска припадност и слично.




Ученикот треба:

- постојано да се грижи да постигнува добри резултати во наставата
- да биде одговорен
- да се однесува примерно
- секогаш и секаде да внимава на својот речник и јазик, кој треба да е литературен, јасен и пристоен
- секогаш да служи за пример со својот изглед и однесување
- да внимава на своето морално однесување
- да се изградува во личност во која секој ќе

може да има доверба
- да има одговорен однос кон средствата со кои работи и учи
- да се бори против причинителите на болести на зависности и други негативни појави (дрога, алкохол, пушење, криминал...
- навреме и редовно да доаѓа на часовите
- секогаш да биде подготвен за работа и активно да учествува во наставата
- да се грижи и да придонесува во градењето на позитивни односи со сите ученици врз основа на другарство
- да се воздржува од озборување
- да биде солидарен со своите соученици, особено кога станува збор за некои социјални или здравствени проблеми
- да им помага на другите ученици пренесувајќи им го своето знаење
- да ги почитува наставниците и сите вработени во училиштето
- да не користи навредливи и непристојни зборови
- да е искрен и лојален кон себе и кон другите
- навремено да ги информира родителите за својата работа и однесувањето во училиштето
- да се придржува кон куќниот ред на училиштето
- во училиштето и надвор од него да води грижа за личното здравје и сигурност и да не ги загрозува здравјето и сигурноста на другите ученици




## Мојот дневник на примерно однесување

| Денес... | Понеделник | Вторник | Среда | Четврток | Петок |
|---|---|---|---|---|---|
| Дојдов навреме на училиште | | | | | |
| Бев присутен на сите часови | | | | | |
| Внимателно ја следев наставата | | | | | |
| Не кажав ниту една лага на училиште | | | | | |
| Не навредив никого | | | | | |
| Не употребив непристојни зборови | | | | | |
| Не се скарав со ниедно другарче | | | | | |
| Му позајмив прибор на другарчето кое немаше | | | | | |

| | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|
| Пред да ужинам, си ги измив рацете | | | | | |
| Отпадоците ги фрлив во корпа за отпадоци, бидејќи така се грижам за околината во која живеам | | | | | |
| Ја поделив ужината со другарчето кое не носеше | | | | | |
| За време на одморот се дружев со другарчињата и пристојно се однесував | | | | | |
| Кога се вратив дома, им раскажав на родителите како го поминав денот на училиште | | | | | |
| Му помогнав на другарчето кое беше отсутно од училиште да го научи пропуштениот материјал | | | | | |
| Уредно ја сработив домашната работа | | | | | |



* Нацртај ☺ во секое квадратче кога си успеал да го исполниш напишаното. Води дневник во текот на целата работна недела. Доколку успееш да собереш најмалку педесет ☺ до крајот на неделата, ти навистина се грижиш за твоето примерно однесување. Браво! Продолжи така и обиди се следната работна недела да го надминеш својот сопствен резултат и да собереш уште повеќе ☺. Доколку пак не успееш да собереш педесет ☺, тоа нека ти биде предизвик за наредната недела.

### Прашања за размислување и расудување:

1. Какви правила содржи етиката?
2. Зашто е потребно да постојат етички стандарди или кодекси за однесување?
3. Од што треба да се воздржуваме за да се однесуваме етички?
4. Наброј неколку примери на добро однесување на ученикот.
5. Наброј неколку примери за неетичко однесување.

# 3. МОРАЛ

## *Поим за морал*

Моралот е збир на непишани правила за однесувањето на луѓето. Со моралот се проценува што е добро, а што е лошо. Тој е една од најважните карактеристики на човекот. Моралниот човек има чувство и знаење за тоа што е добро. Ако за нас се говори дека сме морални, тоа значи дека ние во животот правиме добро и дека го избегнуваме лошото. Моралот е посакувано однесување и затоа насекаде во светот позитивно се оценува. Моралниот човек знае дека неговите дела нема да повредат никого и тој секогаш се чувствува пријатно и достоинствено.




Моралот е присутен во човековото општество уште од првобитните човекови заедници. Човекот живее во заедница со другите луѓе и затоа од голема важност е да ги усклади своите потреби со потребите на другите луѓе. Па, така, луѓето се труделе да најдат решенија за тоа како треба да се однесуваме едни спрема други.

Од секојдневното искуство можеме да заклучиме дека луѓето се разликуваат во своето морално однесување. Некои луѓе навистина се трудат да ги почитуваат и да ги применуваат моралните правила во својот живот и во односот со другите луѓе, но има и луѓе кои се подготвени јавно или почесто тајно да ги кршат моралните правила.

Моралот не е ист ниту во сите општества, ниту во сите религии, ниту, пак, во сите историски периоди. Она што во еден историски период или во едно општество се сметало за морално, во друго можеби не се цени така. Но, сепак постојат некои универзални вредности кои отсекогаш биле почитувани, а и денес се почитуваат од сите луѓе без разлика на тоа каде живеат тие и на која религија ѝ припаѓаат. Затоа, како централни морални вредности, со право можат да се наречат доброто, правилното и праведното.

Моралноста не претставува некоја посебна област во човековиот живот. Таа е присутна во сите човечки односи: во односот на луѓето кон себе самите, кон другите луѓе, кон животните, кон природата, и кон сѐ она со кое човекот стапува во некаков однос.

## *Морално однесување*

Луѓето имаат способност да живеат морално: христијаните, луѓето од другите религии, и сите оние кои не се религиозни. Моралниот човек разбира дека треба да прави добро и да го избегнува лошото. Општо начело, според кое можеме да знаеме дали правиме добро или лошо треба да биде љубовта. Нашите дела кои ги правиме секогаш се однесуваат кон некого или кон нешто. Затоа, во оценувањето на нашите постапки дали се добри или не, секогаш треба да се запрашаме: какви последици ќе имаат во однос на другите луѓе? Ако правиме добро – тоа е знак дека сакаме да живееме по законот на љубовта, ако, пак, правиме лошо – грешиме против љубовта.

Моралот ги опфаќа сите видови човечки постапки. За да процениме дали некој човек е морален или не, ние ги анализираме неговите постапки, неговото расудување, неговото однесување или општо – неговите карактерни особини. Доколку се тие во

согласност со прифатените вредности во нашето општество, тогаш велиме за човекот дека е морален. Значи, за морален го сметаме оној човек, кој со своето однесување и расудување ги прифаќа моралните вредности и со својот живот и работа создава добрини за себе и за другите луѓе, а во исто време никому не му нанесува зло.

Дали некое дело е морално оправдано, не се проценува само по добрините за себеси и за другите од направеното дело, туку треба да се види и постапката која сме ја употребиле за направеното дело. Не е допуштено да правиме лоши работи за да постигнеме добри цели. Лошата постапка го расипува добриот чин и тогаш делото само по себе престанува да биде добро.

| **Се однесуваме морално кога:** | **Се однесуваме неморално кога:** |
|---|---|
| - ја кажуваме вистината<br>- ги сакаме луѓето и им помагаме<br>- се грижиме за своето здравје<br>- се грижиме за природата<br>- редовно ги исполнуваме своите работни обврски<br>- сме праведни. | - не ја кажуваме секогаш вистината<br>- им правиме лошо на луѓето<br>- не се грижиме доволно за своето здравје<br>- ја загадуваме природата<br>- не ги исполнуваме своите работни задолженија<br>- не сме секогаш праведни кон другите |

Тоа што некои луѓе се однесуваат неморално не значи дека и ние треба да се однесуваме така.

Илјада случаи на прекршување на моралот не го оправдуваат мојот неморал!

Расказ...☼

Еден трговец сакал неговиот син набрзина да го заврши училиштето. Увидувајќи ја многу опширната програма, целиот зачуден, го запрашал наставникот:

- Зарем мојот син мора сето тоа да го учи? Ќе ви платам да ја скратите програмата, колку барате?

Наставникот му одговорил:

- Сè зависи од тоа што сакате да стане вашиот син. Кога Бог го создава дабот потребни се 20 години, но ако треба да создаде тиква доволни се само 2 месеци.

* Трговецот сакал да направи добро дело. Сакал да го школува својот син. Но дали постапката која сакал да ја преземе за доброто дело била подеднакво добра? Што сакал всушност, да каже наставникот со одговорот на трговецот?

### Прашања за размислување и расудување:

1. Што е морал?
2. Каков треба да биде човекот за да биде морален?
3. Дали е дозволено да правиме добри работи, но со лоши постапки?
4. Наброј неколку примери кога се однесуваш морално.
5. Кое однесување го сметаме за неморално? Раскажи.

## 4. ЗНАЧЕЊЕ НА МОРАЛОТ

Моралот е од големо значење за формирање и регулирање на однесувањето на луѓето во општеството. Тој претставува основен фактор и за успехот на луѓето во животот. Човекот е морално битие бидејќи поседува чувство за морална одговорност. Во согласност со моралните чувства, човекот може да се смета за виновен или одговорен кога постапува спротивно на моралните норми. Затоа од голема важност е човекот во животот да има добро однесување и да прави добри дела. Тогаш велиме дека тој се однесува морално. Моралните правила ги почитуваме, не само кога ги признаваме како вредности, туку ако се трудиме и да го усогласиме нашето однесување со тие правила.

Моралот значи дека луѓето живеат достојно, дека имаат добри намери, дека остваруваат вистински вредности и слично. Со тоа луѓето даваат свој придонес во заедницата. Низ историјата јасно е забележано дека во оние општества каде што моралот не се почитувал, луѓето страдале и таквите општества брзо се распаднале. Таков бил примерот со фашистичките или колонијалистичките општества. Затоа од голема важност е во едно општество длабоко да се цени моралот и моралното однесување. Тоа донесува успех и напредок како на општеството, така и на луѓето кои живеат во него.

### *Примери за моралност*

Постојат многу луѓе кои со своето длабоко морално однесување се издвоиле од останатите луѓе и со нивната хуманост служат за пример на кој може да се огледа секој човек. Во христијанството како пример за најголема моралност е самиот Господ Исус Христос. Тој ни покажал како треба да се однесуваме и според кои начела да се раководиме во животот. Во Библијата е опишан животот и на многу други богоугодни луѓе кои ги краси висока моралност, како на пример Авраам, Мојсеј, светиот апостол Павле, Лидија и други. Во исламот за длабоко морален се смета пророкот Мухамед.

Од нашето поднебје како високи морални личности можеме да ги издвоиме света Злата Мегленска, свети Ѓорѓи Кратовски, а има и други македонски светители со чии дела ќе се запознаете понатаму во наставата по Етика на религиите.

Од поново време, како голема христијанка и високо морална личност можеме да ја спомнеме и мајка Тереза, родена во Скопје. Таа целиот свој живот го посвети помагајќи им на сиромашните во Индија. За своето големо дело беше наградена дури и со Нобелова награда за мир.

* Дали познаваш некого од твојата околина или можеби од твоето семејство, кого го сметаш за длабоко морална и хумана личност? Раскажи за неа. Кои особини на таа личност најмногу ги почитуваш? Дали и ти поседуваш некои од тие особини?

### Размисли и одговори на прашањата:

1. Дали човекот има чувство за морална одговорност?
2. Зошто е важно човекот да се однесува морално и да прави добри дела?
3. Која личност е пример за најголема моралност во христијанството?
4. Наброј неколку личности од Библијата кои ги почитуваме како високо морални.
5. Кои личности ги препознаваш како високо морални од твојата татковина?
6. Кои особини би сакал/а да ги изградиш кај себеси за да станеш високо морална личност?
7. Како ќе се потрудиш?

# 5. ДОБРОТО КАКО НАЈВИСОКА ЕТИЧКА ВРЕДНОСТ

Доброто е највисока етичка вредност. Тоа е човечка особина и должност на секој поединец. Доброто е услов за добар живот. Тоа подразбира соработка со другите луѓе, дијалог, љубов и достоинство на личноста.

Религиозните луѓе за највисоко добро го сметаат Бог, Кој е извор на сите добра на земјата. За добар човек се смета оној кој има љубов кон Бога, ги сака другите луѓе и правилно се однесува кон сè што е во природата.

Во светот, пак, најчесто за добро се смета она кон кое се стремиме и кое им помага на луѓето да живеат полесно и подобро; добро е она што го унапредува животот на човекот или заедницата; добро е она што се смета за вредно во морален, економски или културен поглед; добро е она што се бара, одобрува, почитува, се цени и слично.

Доброто има три елементи:

1. почитување на луѓето
2. социјална заштита и
3. мир и безбедност

Почитување на луѓето подразбира обврска на државата и на луѓето да ги почитуваат основните права на секој човек.

Социјална заштита е потреба државата да им овозможи на сите луѓе во општеството пристап до основните средства кои се неопходни за живеење. На пример: храна, облека, здравствена заштита, работа, образование и слично.

Под добро се подразбира и мирот во општеството, како и безбедноста на сите луѓе.

Сите луѓе се повикани да учествуваат во јавниот живот и со тоа да придонесуваат за заедничкото добро во општеството.

## Заедничко или општо добро

Сите работи кои ги наведовме се подеднакво важни за сите луѓе, независно од тоа каде живеат. Затоа слободно можеме да речеме дека овде станува збор за едно општо или заедничко добро на сите луѓе во светот. Општо или заедничко добро, всушност значи дека сите луѓе имаат можност да ги користат и да ги ползуваат сите добра. На пример, сите луѓе да имаат можност да живеат во чиста животна средина, да имаат доволно храна, да можат да се школуваат, да работат и да заработуваат за својата егзистенција.



## Грижа за заедничкото добро

Ако нешто е заедничко и е добро за сите луѓе, тоа значи дека и сите ние треба да се грижиме за него. Заедничкото добро не може да настане самото од себе. Тоа бара заедничка соработка и напор од сите луѓе. На пример, чувањето на еден парк зависи од тоа дали сите посетители во паркот

ќе се погрижат да ги фрлат своите отпадоци во корпа за ѓубре или негрижливо ќе ги оставаат зад себе. Соодветното снабдување и користење на вода можеме да го наречеме како општо добро, бидејќи сите луѓе имаат потреба од тоа. Но, за да се одржува соодветниот довод на вода за време на суша, луѓето мора да ја штедат водата. Некои поединци може да се колебаат да го извршат својот дел, сметајќи дека ако доволно други луѓе штедат вода и тие ќе можат да ги уживаат придобивките иако не се потрудиле да ја намалат сопствената потрошувачка. Ако повеќе луѓе размислуваат на овој начин, заедничкото добро кое зависи од нивната поддршка ќе биде уништено. Потребата од храна за сите луѓе исто така е општо добро. Но, некои луѓе многу често купуваат повеќе храна отколку што им е потребно за исхрана и често пати вишокот од храна им се расипува пред да го употребат или да го дадат на некој што нема доволно храна...

* Наведи примери како ти се грижиш за заедничкото добро.




## Како размислуваш и расудуваш за следниве прашања?

1. Што претставува доброто?
2. Кого религиозните луѓе го сметаат за извор на сите добра на земјата?
3. Кого го сметаме за добар човек?
4. Што се смета за добро во општеството?
5. Кои се трите елементи на доброто?
6. Што претставува заедничко или општо добро?
7. Како треба да се грижиме за заедничкото добро?
8. Кое однесување се смета како негрижа за заедничкото добро?



# ТЕМА II: ЕТИКА ВО РЕЛИГИИТЕ

## 1. ЗАЕДНИЧКИ ЕТИЧКИ ПРИНЦИПИ НА РЕЛИГИСКИТЕ УЧЕЊА

### *Моралното учење во светите книги на религиите*

Религијата е духовна врска помеѓу Бога и луѓето. Во светот постојат различни религии (христијанска, исламска, јудејска и други), но основниот белег во секоја религија е верата во Бога. Воспитувањето и поучувањето во верата одат заедно и не можат да бидат раздвоени. Знаењето само по себе не е доволно, туку тоа треба да биде проследено и со примена во животот. Затоа, секоја религија во своето учење вклучува етички или морални принципи на однесување. Тие принципи за добро однесување се дадени од Бога. Тие се запишани и во светите религиозни книги.

Светите книги содржат религиозно и морално учење и постојат во секоја религија. Така, за христијаните света книга е Библијата. Светата книга за муслиманите се нарекува Куран, а за Евреите тоа е само Стариот завет од Библијата и Талмудот. Верниците веруваат дека религиозните текстови кои се запишани во светите книги се од Бога инспирирани и затоа нивното учење е толку мудро и корисно што неговата вредност никогаш не застарува.



### Бог како морален учител на сите луѓе во светот

Религиската етика нè учи дека извор на моралот е Бог. Бог е најголемото добро и од Него произлегуваат сите други добра. Тој е создател на моралот и е морален учител на сите луѓе во светот.

Религиите можеби се разликуваат во поглед на учењето и за тоа како Го разбираат Бога, но во секоја религија моралниот закон се темели на високоморални начела упатени кон луѓето за почитувањето на Бога, себеси, природата и на сите други луѓе како Божји созданија.

Постои само еден морален закон даден од Бога и тој нè учи дека треба да ги почитуваме сите луѓе во светот. Овој закон е присутен во сите религии и на сличен начин е запишан скоро во сите свети книги. Затоа е наречен и златно правило.



### *Златно правило за почитување на сите луѓе*

Златното правило нè учи дека ние треба да ги почитуваме сите луѓе во светот без разлика колку тие се разликуваат од нас или на која вера, нација или раса ѝ припаѓаат. Еве како гласи ова правило кое е запишано во светите книги на трите најголеми религии во светот:

- **Христијанство:** прави им го на другите тоа што сакаш тебе да ти го прават.

- **Ислам:** Никој од вас не е вистински верник, доколку тоа што го посакува за себе, не го посакува и за својот ближен.

- **Јудаизам:** што е лошо за вас, не го правете на другите, тоа е вечен закон.

### *Односот на религиите кон добродетелите*

Добродетелите се такви особини на нашиот карактер што овозможуваат да имаме добар живот и среќа. Всушност, самиот збор добродетел означува дека некој „добро прави". Добродетелите носат добар живот и среќа не само на човекот кој ги поседува, туку и на оние луѓе кои живеат со него во иста заедница. Затоа, тие се важни за секого и се подеднакво ценети и вреднувани како во сите религии, така и во сите општества.

За добродетели ги сметаме: верата, надежта, љубовта, праведноста, искреноста, вистинољубивоста, чесноста, благодарноста, љубезноста, внимателноста, дружељубивоста, дисциплинираноста, милосрдноста, миросубивоста, воздржаноста, умереноста, трпеливоста, храброста, чистотата, грижливоста, човекољубието, мудроста, ненасилноста, несебичноста, пожртвуваноста, одговорноста, оптимизмот, чувствителноста, убавината, скромноста, сочувствителноста, соработливоста и др.

* Наброј три добродетели кои најмногу ги цениш и сакаш да ги изградиш кај тебе?

Кои добродетели најмногу ги цениш кај твоите другарчиња?

**Вежба:**

Од следниве слогови состави зборови кои означуваат некоја добродетел:

ра-ве ____________
деж-на ____________
бов-љу ____________
ност-пра-вед ____________
кре-ис-ност ____________
сти-ви-но-би-вост-љу ____________
ност-чес ____________
дар-бла-го-ност ____________
без-љу-ност ____________
ност-вни-тел-ма ____________
дру-вост-љу-би-же ____________
ло-ми-ност-срд ____________
ро-ми-би-љу-вост ____________

оѕт-бро-хра ______________
та-то-чис ______________
вост-ли-гриж ______________
рост-муд ______________
ност-не-бич-се ______________
го-од-ност-вор ______________
ви-уба-на ______________
мност-скро ______________

* Во табелата на соодветно место запиши ги имињата на твоите другари од одделението, според тоа која добродетел најмногу ја цениш кај нив. Потруди се да ги пронајдеш сите другарчиња од одделението во некоја од наведените добродетели, а можеш да го запишеш и твоето име. Прочитајте ја вежбата на час.

| Добродетели кои ги поседуваат моите другарчиња во одделението | |
|---|---|
| **добродетели** | **имиња на другарчињата** |
| дисциплиниран/а | |
| искрен/а | |
| чесен/чесна | |
| добар другар/добра другарка | |
| благодарен/благодарна | |
| мироЉубив/а | |
| драг/а | |
| Љубезен/Љубезна | |
| праведен/праведна | |
| дружеЉубив/а | |
| ненасилен/ненасилна | |
| храбар/храбра | |
| милостив/а | |
| солидарен/солидарна | |
| чувствителен/чувствителна | |
| внимателен/внимателна | |
| скромен/скромна | |
| грижлив/грижлива | |
| несебичен/несебична | |
| одговорен/одговорна | |
| пожртвуван/пожртвувана | |
| мудар/мудра | |
| паметен/паметна | |
| скромен/скромна | |
| доверлив/а | |
| креативен/креативна | |
| духовит/а | |
| оптимист | |

* Дали ти се јасни сите овие зборови кои ги означивме како добродетели? На пример:

- да се биде **вистинољубив** значи да се сака вистината и секогаш да се зборува вистина;

- **искрен** е оној кој секогаш се покажува онака каков што навистина е, па го ветува само она што навистина може да го исполни;

- **несебичен** е оној кој во животот не се раководи само од сопствените потреби, туку има разбирање и за потребите на другите луѓе;

- **солидарен** е оној кој сочувствува со луѓето и им помага на оние кои имаат потреба од помош;

- **одговорен** е оној кој навреме си ги завршува сите обврски;

- **љубезен** е оној кој внимателно се однесува, секогаш замолува и се заблагодарува;

- **дружељубив** е оној кој сака да другарува, има многу другари и сите ги почитува;

- **оптимист** е човекот кој секогаш ги гледа случувањата во животот од позитивна страна;

- **праведен** е оној кој признава дека сите луѓе имаат свои права и поседува постојана спремност на секого да му го даде тоа што му припаѓа;

- **милосрден** е оној кој се радува на среќата и успехот на другите, а ако види дека некој е во неволја, се обидува да му помогне или барем да го утеши;

- **мирољубив** е оној кој постојано се залага за слога и мир меѓу луѓето;

- **ненасилен** е оној кој со добро и на мирен начин ги решава сите недоразбирања....

* Потрудете се со помош на наставникот/наставничката да ги објасните и останатите добродетели.




На еден лист хартија секој ученик нека напише со големи букви по една христијанска добродетел која смета дека најдобро го опишува него. Ако не можеш да се определиш самиот, прашај ги другарчињата што најмногу ценат кај тебе. Потоа поделете се во две групи. Замислете дека се среќавате на улица, двајца по двајца и поздравете се. Во поздравот употребете ја добродетелта која ја напишало вашето другарче.

На пример: Ана, која за добродетел напишала дека е праведна, се среќава со Ивица, кој пак, за добродетел напишал дека е храбар.

Ивица: Здраво ПРАВЕДНА Ана, како си?

Ана: Здраво ХРАБАР Ивица, јас сум добро, а ти како си?...

**Знаете ли дека....**

Со прашањата кои ги изучува Етиката се занимавале многу филозофи уште од античко време, па сè до денес. Така, низ историјата, се создале многу морално-филозофски системи кои се труделе да создадат совршени морални правила за да ги почитуваат сите луѓе. Во секој од тие филозофски системи можеме да најдеме корисни работи за човековото морално однесување, но во нив постојат и неприкладни мисли и правила, па дури и незаконски и нечовечки прописи и барања. Така, на пример, Платон – еден од најголемите филозофи од античкото време, го одобрувал ропството. Го одобрувал и пијанството доколку тоа е во чест на боговите; Филозофот Сенека, кој во римско време важел за голем моралист, му одобрил на тогашниот цар Нерон да ја убие својата сопствена мајка итн. Сето тоа се случувало бидејќи овие морало-филозофски системи биле создадени од луѓе. Луѓето не се совршени во своето размислување. Покрај многубројните квалитети кои може да ги поседува еден морален човек, тој сепак може во некои ситуации да не е способен правилно да расудува. Па така, грешките во расудувањето на познатите филозофи биле вметнати и во нивното морално учење.

За разлика од моралното учење на филозофите, во религијата Етиката е дадена од Бога. Самиот Бог нè учи како треба правилно да се однесуваме кон себе, кон другите луѓе и кон сè што нè опкружува.

Моралното филозофско учење е тешко и неразбирливо за обичните луѓе. Тоа е создадено само за луѓето кои имаат време, прилика и способност да се занимаваат со филозофија. Додека, пак, религиската етика е достапна и разбирлива за секој човек, независно во кое време или општество тој живее. Затоа велиме дека религиската етика е универзална.

**Како размислуваш за следниве прашања?**

1. Што претставува религијата?
2. Наброј кои религии ги познаваш?
3. Што е заедничко на сите религии?
4. Што содржат светите книги?
5. Според религиската етика, Кој е морален учител на светот?
6. Кои се општите морални начела упатени до луѓето во сите религии?
7. Како го сфаќаш златното правило за почитување на сите луѓе во христијанството?
8. Како го сфаќаш златното правило за почитување на сите луѓе во јудаизмот?
9. Како го сфаќаш златното правило за почитување на сите луѓе во исламот?
10. Што значи зборот добродетел?
11. Наброј неколку добродетели.

## 2. ТЕОРИСКИ ОСНОВИ НА УЧЕЊЕТО НА ИСЛАМОТ


„Алах“ во калиграфија

Исламот е една од трите светски монотеистички религии (заедно со христијанството и јудеизмот). Тоа значи дека е заснована на верување во еден Бог, исто како христијанството и јудаизмот. Самиот збор „ислам“ на арапски значи „потчинетост или послушност“ и се мисли на послушност кон Бога. Верниците во исламската религија се нарекуваат муслимани.

Како религија, исламот е основан во VII век од нашата ера на Арапскиот полуостров. Според бројот на верниците и по распространетоста, таа е втора религија во светот.

Од теоретски аспект, исламот се базира врз шест столбови на верување: Верување во Алах, во Неговите мелеци (ангели), во Неговите книги, во Неговите пратеници, во Судниот ден и дека животот по смртта е вистина.

Муслиманите веруваат во еден Бог, кој го нарекуваат Алах. Алах е Создател на сѐ - на природата и на сѐ што се гледа и што не се гледа. Тој е еден. Нема родители, жена, ниту деца. Тој е без почеток и без крај. Знае сѐ, гледа сѐ и е семоќен. Алах е опишан со сите позитивни својства. Но, муслиманите не веруваат во христијанското учење за Бог како Пресвета Троица, а Исус Христос го сметаат само за Божји пратеник.

Исламот учи дека во историјата на човештвото, Алах го предал својот божествен збор преку откровенија на пророците (Божјите пратеници). Или, како што се вели во исламот, Алах им спуштил неколку книги на пратениците на земјата.
Најпознати книги се:
1. Тевратот (Тората), објавен на Муса (Мојсеј);
2. Зебурот (Псалмите), објавен на Давуд (Давид);
3. Инџилот (Евангелието), објавено на Иса (Исус) и
4. Куранот, објавен на Мухамед.

Според исламот, Алах испраќал многу пратеници на земјата. Од нив, 25 се спомнати во Куранот. Најпознати се: Адем (Адам), Нух (Ное), Ибрахим (Авраам), Муса (Мојсеј), Иса (Исус) и Мухамед. Мухамед е последниот Божји пратеник или пророк на кого Алах му ги предал божествените зборови преку ангелот Џибрил (Гаврил). Тие Божји зборови се запишани во Куранот.

Куранот е света книга за муслиманите. Само доколку е напишан на арапски јазик претставува безгрешен Божји збор. Преводите на Куранот не се свети, тие се само толкување на арапските зборови кои се запишани во Куранот.

Исламот учи дека мелеците (ангелите) се создадени од светлина.


Куран

Нивниот број е многу голем. Тие никогаш не прават лоши работи, туку само Го величаат Алах. Најпознати мелеци се: Џибрил (Гаврил), Микаил (Михаил), Исрафил и Азраил.

Исламската вера содржи практични правила кои треба верниците да ги применуваат, па затоа може да се каже дека исламот е начин на живеење.

Примената на исламската вера се гледа во петте столбови на исламот:

1. Сведочење (Шехадет);
2. Молитва (намаз);
3. Давање милостина (зекат);
4. Постење во месецот Рамазан
5. Аџилак (Хаџџ).

Со изговарањето на сведочењето (шехадетот), човекот станува муслиман. Неговото значење е следно: „Сведочам дека Алах е Еден и сведочам дека Мухамед е Негов пратеник“.



Мустафа-пашина џамија во Скопје

Во исламот, секој муслиман е обврзан петпати во текот на денот и ноќта да се моли на Алах (или како што муслиманите велат: да клања намаз). Времето за намаз почнува со огласувањето на езанот. Намазот може да се клања поединечно и заеднички. Еднаш неделно, во петок, задолжително е заеднички да се клања намазот во џамија. Значи, како што е недела свет ден за христијаните, а сабота за Евреите, така петок е свет ден во исламот – ден за заедничка молитва на муслиманите.

Џамијата е место за заедничка молитва на муслиманите. Пред секој намаз треба да се абдести. Тоа значи дека пред клањањето на намазот, личноста треба да е со чисто тело, облека и чисто место каде што ќе се моли. Свештениците во исламот се нарекуваат имами.

Богатите верници се должни во текот на годината да одвојат дел од своето богатство на оние кои што се сиромашни и им е потребна помош.

Исто така, муслиманите се должни во текот на годината да постат во месецот Рамазан. Постењето почнува од зори и трае сè до зајдисонце. Во тоа време муслиманите не јадат и не пијат ништо. По завршувањето на месецот Рамазан, се слави празникот Фитр Бајрам.

Богатите и здрави муслимани се обврзани еднаш во својот живот да одат на хаџџ (аџилак). Аџилакот се извршува со посета на светата Божја куќа Ќаба и со посета на останатите свети места, кои се наоѓаат во градот Мека и околу неа во Саудиска Арабија. По завршувањето на аџилакот се слави празникот Курбан Бајрам.

Во Рамазан почнало објавувањето на Куранот – светата книга за муслиманите, додека на последниот простувачки аџилак завршило неговото објавување.

Затоа Фитр Бајрам и Курбан Бајрам се слават како најголеми празници во исламската религија. Тие се паѓаат секоја година на различен датум, бидејќи муслиманите различно го сметаат времето. Нивните месеци во годината се пократки (29 или 30 дена), а годините почнале да ги сметаат од 622 година од новата ера. Тоа е

годината кога пророкот Мухамед се преселил од градот Мека во градот Медина. Муслиманите го земаат овој настан за да ја одбележат првата година од муслиманскиот календар.

### Животот и делото на пророкот Мухамед

Мухамед бил роден во 571 година во градот Мека, денешна Саудиска Арабија. Неговиот татко починал неколку месеци пред тој да се роди. Како мал живеел надвор од градот, во пустината – како што бил обичајот во Арабија во тоа време. Кога наполнил шест години, починала и неговата мајка. Потоа живеел заедно со неговиот чичко. Заедно со чичко му отишол неколку пати во Сирија. На дваесет години се оженил со Хатица, која била богата трговка. Таа била петнаесет години постара од Мухамед.

На четириесет години на Мухамед за првпат му се јавувал ангелот Џибрил и му биле објавени првите Курански ајети во кои се вели: "Читај во името на Господарот твој Кој создава, го создава човекот од грутка крв! Читај, зашто Најблагороден е Господарот твој, Кој поучува со перо. Кој го подучува човекот за она што тој не го знае". (96: 1-5). Тоа било почетокот на исламот и Куранот. Во прво време, Мухамед проповедал само пред своите најблиски роднини и пријатели. Но, по три години, веќе тој јавно проповедал низ Мека. Таму новата вера најпрво ја прифатиле сиромасите.

Мухамед ги советувал богатите да го разделат своето богатство на сиромасите со цел да бидат сите муслимани еднакви пред Бога. Но, богатите трговци почнале да се плашат за својот имот, па го протерале Мухамед од градот Мека. Тогаш Мухамед се преселил во градот Медина. Тоа се случило во 622 година и од тогаш муслиманите ги одбројуваат годините во исламскиот календар.

Во Медина Мухамед живеел околу десет години и постојано ја проповедал новата религија помеѓу населението. Голем број од населението ја прифатило исламската вера. Десет години потоа, Мухамед заминал на аџилак во Мека. Па така, тој лично ги научил муслиманите за правилата на аџилакот. На тоа патување Мухамед го одржал и својот последен говор. Ги советувал муслиманите да не живеат со старите обичаи, туку да ги прифатат правилата на новата вера.

Набргу по враќањето од аџилакот во Мека, Мухамед се разболел и починал во својот дом во Медина во 632 година.

### Речник на непознати зборови:

**Куран:** света книга на муслиманите
**Шехадет:** сведочење
**Имам:** исламски свештеник
**Абдест:** посебно чистење пред намаз
**Езан:** посебен повик за намаз.

### Што научи за исламот?

1. Каква религија е исламот?
2. Како се викаат верниците на исламската религија?
3. Како го нарекуваат Бог муслиманите?
4. Според исламското учење, кои се Божјите својства?
5. Што се мелеците и кои се најпознати мелеци?
6. Според исламот, кои книги се објавени од Аллах и на кои пратенеци им се објавени?
7. Кои се петте столба на исламот?
8. Колку пати во едно деноноќие муслиманите се молат?
9. Која е обврската што треба да ја извршат муслиманите еднаш во годината?
10. Каде одат на аџилак муслиманите?
11. Кои се двата најпознати празника во исламот?
12. Што знаеш да раскажеш за животот на Мухамед?

## 3. ЕТИЧКАТА ЗАСНОВАНОСТ НА ИСЛАМОТ

Исламот опфаќа и етика во своето учење. Постојат многу текстови од Куранот и изреки од пратеникот Мухамед, кои зборуваат за етиката на човекот. Муслиманите веруваат дека исламот е религија која поучува да се верува со срце и со разум и верата да се потврдува со добри дела. Целта на муслиманската етика е да ги поучи луѓето како да го живеат својот живот за да бидат среќни. Среќата на човекот, пак, зависи од братството помеѓу луѓето и мирот на земјата. Затоа е важно човекот да биде добар, да им помага на другите луѓе и да живее со сите во мир.

Исламот учи дека човекот е должен да бара знаење од секој вид. Првиот спуштен збор од Куранот е: „Читај!“. Барањето на знаење треба да се извршува во текот на целиот живот, зашто само учениот може да биде од корист на себеси, на семејството, во општеството каде што живее и воопшто на човештвото.

### Етика на училиште

Доколку знаењето најмногу се бара на училиште, тогаш таму треба да доминира атмосферата на почитување и разбирање, како меѓу учениците од двата пола, така и во односот ученик-наставник и наставник-наставник.

### Етика во семејството



Семејството е првото гнездо каде човекот го добива воспитанието, затоа таму треба да доминира разбирање како меѓу родителите, така и меѓу децата. Родителите треба да се почитуваат меѓусебно, бидејќи нивното однесување се пренесува на децата. Децата треба да бидат воспитувани да се почитуваат меѓусебно. Децата треба да ги сакаат и почитуваат родителите и да им помагаат. Кон родителите да бидат благи, внимателни, послушни и благодарни. Да ги негуваат ако се болни и да ги издржуваат ако се сиромашни.

Исламскиот верник е должен да ги почитува и своите роднини. Да се грижи за нив и да им помага. Дури и кога роднините живеат далеку, потребно е повремено да се посетуваат. Доколку роднините се скараат, треба да се настојува да се смират.

### Етички правила за однесување кон соседите

Со исламската етика е пропишано, како должност на секој муслиман, да развива добри односи со соседите. Муслиманите треба да бидат во добри односи со сите соседи без разлика на која вера или нација тие ѝ припаѓаат. Должност на соседите е меѓусебно да се посетуваат, да си укажуваат помош кога има потреба и со зборови и со лоши постапки да не се вознемируваат.

За да се објасни должноста на муслиманите кон соседите може да послужи и следниов пример од времето на Мухамед: „Во тоа време живеела некоја побожна жена во околината на пратеникот, која секогаш постела, а ноќта ја поминувала во молитва. Но, била со лош нарав – навредувала и вознемирувала. Кога за нејзиниот случај го известиле Мухамед, тој рекол дека таа жена нема никакви добра пред Бога.“ Се толкува дека вака пратеникот рекол, бидејќи жената со своите постапки кон соседите ги изгубила заработените благослови со пост и со молитва.

Колкаво внимание треба да им обрнуваат муслиманите на соседите, како пример, послужуваат и запишаните зборови лично од Мухамед: „Не е вистински муслиман оној кој ќе легне да спие сит, а знае дека неговиот сосед е гладен!“

Кон соседите, муслиманите се посебно должни:

- редовно да ги поздравуваат;
- да им помагаат и да ги посетуваат и во радост и во жалост;
- да не ги навредуваат, а ако се скарани да се смират што побрзо и
- да ја чуваат честа и имотот на соседите.

## Етика на пат и на други места

Според исламското учење, верникот када и да се наоѓа, треба да покаже добро воспитание. За време на средбите на пат или на други места, треба да се поздравува со сите луѓе, без разлика на верата, полот или нацијата.



Врз основа на тоа дека сите луѓе се создадени од Бога, тогаш сите треба да се почитуваат меѓусебно. Само со меѓусебна почит можат да се создадат услови за соживот.

Земајќи предвид дека Македонија е земја каде што живеат претставници на различни вери и нации, тогаш е неопходно меѓу сите жители да постои почитување и соработка.

Накратко, исламот учи дека човекот каде и да се наоѓа, тој со своето однесување мора да покаже дека има основни и високи вредности.

### Некои изреки од пратеникот Мухамед

- Ќе ви кажам една работа, кога ќе ја направите, ќе се засакате еден со друг. Поздравувајте се меѓусебно со „селам“ (мир)!
- Најдобар муслиман е оној чиј морал е најсовршен!
- Ниеден родителски подарок не е така добар, како што е доброто воспитание!
- Ниеден човек не е вистински верник сѐ додека не го посака на својот брат она што го посакува на себеси!
- Децата кои се непослушни кон родителите, се непослушни и кон Алах!
- Знаењето го осветлува патот на човекот – тоа е пријател во осаменост, другар во пустината, водач во среќата и помагач во неволја!
- Бидете добри кон родителите, па и вашите деца ќе бидат добри кон вас!

## Етички норми во исламот кои ги востановил Мухамед



Во времето на пророкот Мухамед, неговите сонародници – Арапите обожувале идоли. Кабата во Мека бил центар на таквото обожување и во неа се наоѓале повеќе од 360 кипови и идоли. Пратеникот ги учел луѓето дека постои само еден Бог. Бог ги поседува сите најдобри особини. На Нему ништо не му е слично. Сè во Универзумот е создадено од неговата моќ. Мухамед ја очистил Кабата од идолите и ја направил центар за обожување на едниот Бог.

Пред Мухамед, арапските племиња воделе борби за најобични работи. Разбојништвото било речиси секојдневно, а за добра одлика се сметало нанесување на непријатност на некои од скараните племиња. Пратеникот ставил крај на тие судири и војни и ги обединил сите племиња во еден народ – исламско братство, така што сите имале исти права и обврски. Имотот на секој човек бил свет, како и животот и никој не смеел да го допре без дозвола од сопственикот. Војната била дозволена само ако било во прашање заштита на човековите права. Владеел мир, а зборот за поздрав бил МИР (селам).

Во тоа време, слабите и сиромашните биле зависни од милосрдието на богатите, а моќните многу малку знаеле за зборот милост. Мухамед ги научил богатите не само да даваат милостина на сиромашните, туку и да им овозможат да ја поправат својата положба. Независно од другите помагања, исламот вовел задолжително давање од 2,5% на приходот (зекат), кое одело во државната каса, а оттаму главно им се делело на сиромасите.

Кон сираците се постапувало многу лошо, а нивните имоти биле одземани. Пратеникот ги заплашил со големи казни нивните старатели, а ветил и големи награди за оние кои се борат за правата на сираците.

Луѓето во Арабија ги пиеле алкохолните пијалаци речиси како вода. Мухамед сосема ја забранил употребата на алкохолот за да ги спаси луѓето од можните последици. И денес добрите муслимани во целиот свет не пијат алкохол, бидејќи Куранот тоа најдиректно го забранува.

Пред Мухамед, Арабија била длабоко во незнаењето. Тој ги дарувал луѓето со голема желба за наука, зборувајќи им: „Учењето е верска должност за секој муслиман и муслиманка!“ или „Еден час размислување за Создателот е подобро отколку седумдесет години молитва!“ Инспирирани од ваквите поуки, првите муслимани учеле грижливо, се грижеле за сиромашните, за жените и за децата, а особено за сираците. Така тие пазеле да се однесуваат онака како што им налага муслиманската вера.

### Што научи за етичките основи на исламот?

1. Која книга ги содржи правилата на исламската етика?
2. Кој е првиот збор објавен во Куранот?
3. Според исламското учење, кое е правилно однесување на училиште?
4. Според исламското учење, кое е правилно однесување во семејството?
5. Како треба муслиманите да се однесуваат кон своите соседи?
6. Што треба да прават муслиманите кога се среќаваат со други луѓе?
7. Според исламот, како треба да се однесуваат луѓето од различни религии, кои живеат во Македонија, едни спрема други?

# 4. ОСНОВИ НА ИСЛАМСКИОТ МОРАЛ

Моралот има важно место во учењето на исламот. Една од основните цели на исламот е да изгради кај муслиманите здрав и чист морал. Според исламот, убавото воспитување претставува украс на човековата душа. Кој е убаво воспитан, секаде е убаво примен, оти нема такво општество кое убавото однесување ќе го осуди. Затоа, првата грижа за муслиманите треба да биде доброто воспитание. Бидејќи, кој во детството убаво ќе се воспита, тој во животот посигурно е дека ќе биде среќен.



Исламското морално учење може да се подели на три групи вредности и тоа:
- должности кон Бога,
- должности кон самите себе и
- должности кон другите.

Главни должности кон Алах се следниве: цврсто да се верува, да се сака и да се почитува Алах; редовно да се извршуваат сите верски должности; да се запази секој верник од она што Алах го забранил; верникот постојано да му се заблагодарува на Алах за сите добрини кои ги има и да се кае за грешките кои ги прави во животот, молејќи се на Алах да му бидат простени.

Најважни должности на муслиманот кон себеси се: да го чува своето здравје; да работи чесно и да не биде мрзелив; да изучува корисни науки и занаети и да настојува да биде примерен муслимански верник

Секој добар муслиман треба да се грижи и за другите луѓе. На прво место е грижата за своето семејство, потоа грижата за роднините, соседите, постарите и воопшто за сите луѓе, а особено за сиромасите и оние на кои им е потребна помош.

Исламот учи дека муслиманите треба да се ослободат од сите лоши особини, какви што се: омразата, ароганцијата, зависта, дволичноста и т.н. Од друга страна, потребно е да се негува чувство на љубов и почит кон сите луѓе.

Моралното исламско учење им заповеда на муслиманите да го посакуваат за својот брат тоа што го посакуваат за себеси. Тоа е особина на добриот верник.

Според исламското учење, треба да се работи сè што е добро и што е од лична и општествена корист.

Во исламот постојат некои забранети дела, како на пример:

- лаги;
- неморал;
- крадење;
- консумирање, продавање и служење алкохол и наркотици;
- консумирање свинско месо;
- навредување на родителите, непочитување и негрижа кон нив;
- убивање на невин човек;
- самоубиство, и т.н.

На човекот му е забрането да работи лошо, иако е можно некогаш да погреши. Затоа во исламот постои покајанието, преку кое човекот му се враќа на Бога барајќи прошка за гревовите што ги направил.

По ова може да се заклучи дека богатиот не е поблизок до Бога од сиромавиот, ниту белиот човек е поблизок до Бога од црниот човек, туку најблиски до Алах се верниците и богобојазливите.

## Моралните особини на пророкот Мухамед

Мухамед живеел скромно и едноставно. Ѕидовите на неговата куќа биле направени од кал, а кровот од урмино лисје. Спиел на кожен душек исполнет со лисја. Најчесто се хранел со урми и млеко, а секогаш кога ќе имал месо за ручек во својата куќа, Мухамед го делел ручекот со своите соседи. Внимавал и на чистотата. Рацете ги миел пред и после јадење, а во една прилика рекол: „Чистотата е половина вера!“ Се облекувал едноставно. На себе имал кошула и наметка. Често зборувал: „На Бога му е драго, а на луѓето им е пријатно човек да доаѓа во друштво чист и пристојно облечен.“ Како што се грижел за здравјето, така не ја запоставувал ни телесната сила. Особено го сакал трчањето и често пати се натпреварувал со својата жена во трчање.

Во домашните работи ревносно помагал: палел оган, го чистел подот, ги молзел козите, ја крпел својата облека и ги поправал своите обувки. Никогаш не се двоумел да и помага на својата жена во која било работа.

Мухамед бил забележително доверлив и чесен. И пред да стане пратеник го викале „Ел-Емин“ (доверлив). Како трговец, кога продавал стока, доколку имала стоката некој недостаток, тој за тоа ќе го предупредел купецот пред да почнат да се пазарат за цената. Благодарноста исто така била негова карактеристика. Никогаш не ја заборавал услугата која некој ќе му ја направел. Во очите на Мухамед сите муслимани биле еднакви. Како што ги почитувал своите пријатели и другари, така со почит се однесувал и кон своите слуги. Болните редовно ги посетувал, без оглед дали тие биле муслимани или не. Мухамед ги сакал добрите шеги кои никого не навредуваат. Многу ги сакал и своите соседи. Секогаш кога ќе имал добар ручек им испраќал на соседите. На старите вдовици им помагал, наместо нив одел да пазарува. Во една прилика рекол: „Не е вистински верник оној кој не се однесува добро со своите соседи!“ Скромноста исто така му била одлика. Кога доаѓал на некој собор, не им дозволувал на луѓето да станат за тој да седне на подобро место, туку седнувал таму каде што имало празно место.

### *Како размислуваш за моралот на исламот?*

1. Како треба да се однесуваат муслиманите кон другите луѓе?
2. Според исламот, што претставува убавото воспитување за човекот?
3. Од какви лоши особини треба да се пазат муслиманите?
4. Наброј неколку од лошите дела кои се забранети во исламот.
5. Ако згреши верникот, што треба да направи?
6. Според исламот, дали Бог прави разлика помеѓу луѓето?
7. Какви морални особини поседувал пратеникот Мухамед?
8. Како се однесувал Мухамед кон неговите соседи?

# 5. ТЕОРИСКИ ОСНОВИ НА КАТОЛИЧКОТО УЧЕЊЕ

## Католицизам

Католицизмот или римокатолицизмот е една од христијанските вери заедно со православието и протестантизмот. Зборот католицизам, всушност, значи универзалност, а се однесува на универзалноста на Христовото учење (Евангелие), кое е наменето за секој човек, народ, јазик, култура, цивилизација и општество. Ова е една од основните карактеристики на секоја христијанска црква.

Во првите илјада години од христијанството, кога тоа било едно и не поделено на повеќе христијански вери, со зборот католицизам се означувала соборноста или заедницата на сите христијани во светот.


Папата Бенедикт XVI

Католичката црква е најголема христијанска заедница во светот. Нејзиното управување е централизирано и наднационално. Врховен поглавар на Католичката црква е папата – римскиот бискуп. Тој уште се нарекува и Свет Отец и се смета за наследник на светиот апостол Петар. Неговото седиште се наоѓа во државата Ватикан. Папата со помош на Светата столица управува со целата Католичка црква на земјата. Светата столица е врховната власт на Католичката црква на чело со папата.

Црквата ја сочинуваат црковната хиерархија (бискупи, свештеници и ѓакони) и верниците. Бискупите се наследници на апостолите и управуваат со помесните католички заедници. Црквата во која бискупот има свое седиште и ги извршува верските обреди се нарекува катедрала.

Верник на Католичката црква се станува преку светата тајна Крштение, а се крштеваат и деца и возрасни.

## Библијата – запишан збор Божји

Библијата е Свето писмо. Збор Божји со кој Бог им се обраќа на сите луѓе во сите времиња. Ја пишувале многу писатели кои живееле во различни краеви, различно време и имале различни професии. Сите тие биле научени од Светиот Дух како да ги запишат Божјите зборови упатени до луѓето.

Библијата е поделена на Стар и Нов завет. Во Стариот завет Бог им објавува на луѓето дека ќе го испрати на земјата својот Единороден Син, а во Новиот завет токму тоа и се случува. Се раѓа на земјата Божјиот Син – Господ Исус Христос. Неговото дело и учење е запишано во Новиот завет.

Библијата е книга на животот која христијаните треба секојдневно да ја читаат и да се упатуваат во верата.


Светиот пророк Мојсеј е првиот кој напишал книги, кои се дел од Библијата

## Господ Исус Христос – Бог и човек

Бог се обидувал да му се приближи на човекот од самиот почеток и го правел тоа низ целата историја. Но, најмногу им се открил на луѓето преку раѓањето на Господ Исус Христос.

Христос е историска личност. За неговото постоење на земјата постојат многу сведоштва. Исус бил истовремено и Бог и човек. Дури и самото име Негово го наговестува тоа. Исус на еврејски јазик значи Бог спасува или Спасител. На земјата се родил од многу побожна девојка, по име Марија на чудесен начин. Неа ја нарекуваме Пресвета Богородица бидејќи е мајка на Божјиот син. Исус пораснал во градот Назарет во скромно еврејско семејство, заедно со неговата мајка Марија и Јосиф. Затоа во Евангелието се нарекува Исус од Назарет или Исус Назареецот. Кога наполнил триесет години, се крстил во реката Јордан и почнал јавно да го поучува народот. Го правел тоа на два начина: со зборови (проповедал и поучувал) и со дела (правел чуда и лекувал болни). Избрал дванаесет апостоли, кои постојано биле со Него и сведочеле за Неговите дела. Освен апостолите, секаде бил следен и од мноштво народ кои сакале да ги слушнат Неговите поуки или да се излекуваат. Исус проповедал за Блаженствата, за љубовта кон Бога и кон ближните, за постот, за молитвата, за милостината, за праведноста и за многу други работи. А некои од чудата кои ги направил се следниве: бурата ја стишил, нахранил пет илјади луѓе со пет леба и две риби, вода претворил во вино, излекувал болни од многу тешки болести кои биле неизлечливи и мртви воскреснувал. Со направените чуда Тој покажал дека навистина е Бог. Особено тоа го докажал со Неговото воскресение. Откако бил неправедно осуден, измачуван и распнат на крст, после три дена воскреснал. Со своето тело се вознел на небесата, а претходно им заповедал на апостолите Неговото учење и дело да го пренесат на луѓето во сите краеви. Тоа е Евангелие - радосна вест за Божјиот мир и љубов помеѓу луѓето.

## Исусовите ученици денес

Сите христијани се повикани да бидат апостоли, сведоци на Исусовата радосна вест за големата љубов на Бога кон луѓето:

- епископите на чело со папата, како наследници на дванаесетте апостоли;
- свештениците, како најблиски соработници на епископите;
- монасите и монахињите и
- верниците.

Дваесет века по Христовиот живот на земјата, светот е поинаков, но и по многу нешта сличен на она време во кое што дејствувал Исус. И денес има сиромаси без облека и дом, изгладнети и ненахранети деца, работници без работа, страдалници, напуштени, болни, просјаци, деца без родители...

Исус ни го покажал патот кој треба да го следиме и да им помагаме на другите. Не постои ниеден друг пат со кој би се изградил подобар свет.


Католичката црква „Пресвето срце Исусово“ во Скопје

* Многу свештеници, монаси и верници заминуваат во далечните земји, во кои луѓето не ја познаваат Исусовата радосна вест. За нив велиме

дека се мисионери и дека одат во мисии да ги запознаат луѓето со Христос и католичката вера.

## Католички празници

Најголеми празници во католичката црква се Божик – го славиме во чест на раѓањето на Господ Исус Христос и Велигден – го славиме во чест на Христовото воскресение. Постојат и други празници кои се посветени на Господ Исус Христос, Пресвета Богородица и светители.



## Прашања за повторување:

1. Кои христијански вери ги познаваш?
2. Што значи зборот католицизам?
3. Кој е врховен поглавар на Католичката црква?
4. За чиј наследник се смета папата, според католичката вера?
5. Каде се наоѓа седиштето на папата?
6. Како се нарекува црквата во која бискупот има свое седиште и извршува служба?
7. Која книга е света за католичките верници?
8. Што значи името Исус на еврејски јазик?
9. Кои се Исусовите ученици денес?
10. За што треба да сведочат учениците Христови?
11. Кои празници ги слават католиците?
11. Кои луѓе се мисионери?

## 6. ЕТИЧКА ЗАСНОВАНОСТ НА КАТОЛИЧКОТО УЧЕЊЕ

### *Луѓето се заедно*

Сите луѓе во светот живеат во заедница. И ние живееме во заедница.

Што очекуваме од својата заедница и што сме подготвени да направиме за секој од нас да се чувствува прифатен од другите во заедницата? Кога живееме во заедница нашиот живот е полесен, бидејќи меѓусебно си помагаме. Кога ни е потребна некаква помош, другите ни помагаат, а кога другиот од нас очекува помош, ние треба да му помогнеме.



Животот на човекот во заедница е како мост, чии што камења, потпирајќи се еден на друг, овозможуваат преку мостот да се поминува безбедно. Така е и во нашиот живот. Нашата цврстина и сигурност зависи од секој човек во заедницата. Секој од нас придонесува заедничкиот живот да биде посигурен и поудобен. Поради тоа, секој човек е повикан, според сопствените сили и способности да изгради подобар живот за сите луѓе. Тоа ќе можеме да го исполниме ако изградиме добри односи во однесувањето кон:

- светот и работите кои не опкружуваат;
- другите луѓе;
- самите себе и
- Бог.

### *Различни сме*

Во својот секојдневен живот, во семејството, училиштето, црквата, уочуваме дека меѓусебно сме различни. Различни сме по годините, по изгледот, по бојата на кожата и по полот. Различно размислуваме, различно се однесуваме и различно веруваме. Понекогаш не го разбираме другиот и поради тоа се плашиме. Но, сепак, убаво ни е да бидеме заедно. Без другиот не можеме.

### *Правила за добри односи, почитување и заедништво*

На сите ни е потребно разбирање и почитување од другите луѓе. Луѓето можат да ни бидат пријатели кои ги сакаме. Сепак, тие можат да бидат и странци од кои се плашиме и сокриваме.

Иако сме заедно, честопати не ги забележуваме потребите на другите. Понекогаш сме и груби и затворени едни за други. Но важно е да научиме дека сите сме повикани да живееме заедно. За да успееме во тоа, потребно е да почитуваме правила кои ќе ни овозможат заеднички живот.

### *Правила за добро однесување во одделението*

И нашето одделение претставува заедница. Во него сме собрани различни, но сепак со иста цел. Да се образуваме и воспитуваме.

Во одделението се однесуваме добро и со почитување кон нашите соученици доколку:

- внимателно слушаме додека некој зборува, бидејќи секој заслужува почит и внимание;
- им дозволуваме на другите до крај да го кажат тоа што го мислат;
- не исмејуваме никого;
- не озборуваме никого;
- се радуваме на успесите на другите;
- имаме доверба во себе;
- ако нешто сакаме да кажеме, ќе се јавиме за збор и ќе зборуваме слободно и искрено;
- ако се однесуваме пријателски кон сите;
- им помагаме на другите;
- се дружиме со сите;
- имаме почит кон наставниците и вработените во училиштето.

* Дали можеш да се сетиш на уште некое правило за добро однесување во твојата одделенска заедница? Кое правило ти е најтешко да го исполниш?



## Што научи за етиката на католичкото учење?

1. Зошто луѓето живеат во заедница?
2. Како ние можеме да помогнеме за да има подобар живот за сите луѓе?
3. Што претставува твоето одделение?
4. Кои правила ги познаваш за добро однесување во одделението?
5. Кои од правилата за добро однесување ги применуваш ти?

## 7. ОСНОВИ НА КАТОЛИЧКИОТ МОРАЛ

### *Библијата – најстара книга со закони за добро однесување*

Дали сте слушнале за книги кои содржат закони?

На пример Уставот на Република Македонија. Ако прелистате такви книги ќе забележите дека тие содржат норми и правила за почитување кои го регулираат соживотот во заедницата на луѓето. И во Библијата се запишани закони и правила за животот. Тие настанале како резултат на пријателството помеѓу Бога и неговиот народ. Бог им ги дал на луѓето за да се раководат според нив и да имаат правилен однос кон својот Создател и кон сите луѓе на земјата. Овие закони се наречени Десет Божји заповеди. Нив подеднакво ги почитуваат сите верниците на сите христијански цркви, а се запишани и во светите книги на некои други религии.

**Десет Божји заповеди**

1. Јас сум Господ Бог твој, да немаш други богови освен Мене!
2. Не прави идол или слика на она што е горе на небото, што е долу на земјата и што е во водата и под земјата. Не им се поклонувај и не им служи!
3. Не го изговарај напразно името на Господа, твојот Бог!
4. Спомнувај си за денот на одморот, за да го празнуваш. Шест дена работи и сврши ги сите работи, а седмиот ден посвети Го на Господа, твојот Бог!
5. Почитувај ги твојот татко и твојата мајка за да ти биде добро и да пиживееш долго на земјата!
6. Не убивај!
7. Не прави прељуба!
8. Не кради!
9. Не сведочи лажно против својот ближен!
10. Не пожелувај ништо што е туѓо!

### *Основен закон на Божјото царство*

Божјото царство кое ни го открил Господ Исус Христос се разликува од другите царства. Во него владеат поинакви односи помеѓу луѓето. Богатството не се мери според количината на парите и скапоценостите кои ги поседуваме, а власта не се остварува со војска и сила. Навистина тоа царство е чудно.

Господ Исус Христос навести нов свет, во кој сиромасите повеќе нема да бидат сиромашни, гладните ќе се наситат, поробените ќе бидат ослободени, а луѓето ќе го најдат пријателството со Бога. Тоа е царството Божјо.

Основен закон кој треба да се почитува за да се биде дел од ова царство е законот на љубовта. Постојат две заповеди на љубовта кои ни ги кажал Господ Исус Христос. Тие се од голема важност за сите христијани и гласат вака:

1. Возљуби Го Господа, својот Бог, со сето свое срце, со сета своја душа и со сиот свој разум;
2. Возљуби го својот ближен како себеси.

## *Љубовта – најголема вредност во животот на човекот*

Бог многу нè сака. Исус во своето учење ни го открил тоа. И тоа е причината и ние да го сакаме Бога. Да го сакаме Бог не затоа што тоа е заповед, туку затоа што Бог навистина ни дал причина да го љубиме со Неговата силна пријателска и татковска љубов кон нас. Оваа љубов е вечна, таа никогаш нема да престане. Затоа велиме дека ваквата љубов има најголема вредност во животот на човекот.



Ако Бог го сакаме со сето свое срце, со сета своја душа и разум, тогаш на себе си правиме голема добрина. Кога Бог го сакаме толку многу, ние ќе му бидеме послушни и ќе ги следиме неговите поуки. А Тој, како наш Отец, најдобро знае што е потребно за нас – Неговите деца. Затоа да не бидеме како непослушни деца кои ни својот татко не го почитуваат.

Поради Бога, ќе ги засакаме и сите кои Тој ги сака – сите наши ближни и тоа така како што и самите себе се сакаме. Бидејќи ако сакаме некој помалку отколку што знаеме себеси да се сакаме, тоа нема да биде вистинска љубов. Ако сме сите луѓе пред Бога еднакви, тогаш тоа мораме да го почитуваме и така да живееме.

Љубовта не познава граници. Таа е вистинска доколку расне во добрините. За да ни ги приближи овие заповеди, Христос ни го дал и ова златно правило:

Сè она што сакате да ви го прават луѓето, правете им го и вие.

## Мајка Тереза – пример за високо морална личност

Некој мудрец со право забележал дека големите луѓе се празници во календарот на човечката историја. Ние треба да се огледаме на нив и да се поучиме на нивниот пример. Една таква личност била и Мајка Тереза. Таа била родена во Скопје 1910 година. Се викала Гонџа Бојаџиу. Куќата на семејството Бојаџиу била отворена за сите, а особено за сиромашните на кои несебично им помагале. Воспитана во таков дух, малата Гонџа уште на рана возраст се заинтересирала за Бога и постојано се молела. На дванаесет години се замонашила. Како калуѓерка заминала во Калкута, Индија за да им помага на сиромашните. Го основала монашкиот ред „Мисионери на милосрдието“ и станала Мајка Тереза. Се посветила на добротворната работа, помагајќи им на болните, сирачињата и сиромашните луѓе. За овој нејзин голем подвик Мајка Тереза е одликувана и со Нобелова награда за мир. За нејзиното милосрдно дело оттогаш знае целиот свет. Често ја нарекувале „Светица на бедните и сиромашните“. До крајот на својот живот останала доследна на своето дело и со голема љубов и посветеност им помагала на луѓето. Честопати велела: „Светот не е гладен само за леб, туку уште повеќе за љубов!“

За време на својот живот четирипати го посетила нејзиниот роден град Скопје. Во Скопје, Мајка Тереза е прогласена за почесен граѓанин, а изградена е и спомен куќа во нејзина чест, каде посетителите можат да се запознаат со нејзиниот лик и дело.

Несомнено, Мајка Тереза му ја оставила на светот највредната универзална порака – секој, секаде и секогаш да ги покажува и да ги докажува со личен пример хуманоста и милосрдието.

* Доколку имате можност, заедно со наставникот посетете ја Спомен куќата на Мајка Тереза во Скопје.

### Приказна за четирите свеќи

Четири свеќи полека гореле. Било тишина и можело да се слушне нивниот разговор.

Првата свеќа рекла: „Јас сум МИР. За жал луѓето не успеваат да ме сочуваат, мислам дека ќе се угаснам.“ И веднаш се угасила.

Другата свеќа рекла: „Јас сум ВЕРА. За жал многу луѓе имаат само површна вера и јас не ги интересирам. Нема смисла и понатаму да горам.“ Само што го рекла тоа, дувнал лесен ветрец и ја угаснал.

Третата свеќа проговорила: „Јас сум ЉУБОВ. Немам повеќе сила. Луѓето забораваат на мене и на тоа колку сум им потребна. Тие не ги љубат ни своите најблиски.“ И без двоумење се угасила.

Влегло детето и ги видело трите угаснати свеќи и жалосно запрашало: „Што се случило? Па нели требаше да горите до крајот?“ Детето почнало да плаче за угасените свеќи. Тогаш прозборела четвртата свеќа: „Не плаши се дете, јас сум НАДЕЖ и сè додека горам јас ќе можеме да ги запалиме угасените свеќи.“

На детето му се разведриле очите од радост додека со запалената свеќа ја враќало светлината на угасените свеќи.



Заокружи ја онаа реченица за која сметаш дека ја содржи вистинската поука од Приказната за четирите свеќи:

1. Надежта нè прави да бидеме тажни!
2. Постојано имајте надеж во вашите срца за да се трудите во доброто!
3. Надежта ги гаси верата и љубовта во човекот!

### *Како размислуваш за католичкиот морал?*

1. Кои заповеди ги дал Бог на луѓето во Стариот завет? Наброј некои од нив.
2. Дали Десетте Божји заповеди треба да ги почитуваат само католиците?
3. Кој е основниот закон во Божјото царство?
4. Која вредност е најголема во животот на човекот?
5. Дали Бог ги сака сите луѓе или само католиците?
6. Дали ние треба да ги сакаме сите луѓе?
7. Која била Мајка Тереза?
8. Во кој град е родена Мајка Тереза?
9. Што можеш да научиш за моралното однесување од делото на Мајка Тереза?

# 8. ТЕОРИСКИ ОСНОВИ НА ЕВАНГЕЛСКО – МЕТОДИСТИЧКОТО УЧЕЊЕ

## *Основање на евангелско-методистичкото учење*

Основач на евангелско-методистичкото учење е Џон Весли, роден 1703 год. во Англија. Тој бил свештеник во Англиканската црква, па затоа и методизмот, во почетокот, се јавува само како едно движење во крилото на Англиканската црква за подобрување на духовниот живот.

Англискиот проповедник Џон Весли бил длабоко погоден од сиромаштијата во Англија, која земала се поголем замав во 18 век. Почетокот на индустриската револуција предизвикал огромни социјални проблеми (невработеност, голема експлоатација на возрасните, злоупотреба на детскиот труд, алкохолизам итн). Заедно со неколку истомисленици, Џон Весли формирал движење во рамките на Англиканската црква, кое се грижело за овие луѓе и за нивните проблеми. Негова главна девиза била: „Целиот свет јас го гледам како една парохија. Било каде да се наоѓам во себе чувствувам света должност дека таму треба да го проповедам Евангелието“ Новина, што ја вовел Џон Весли во Англиканската црква е тоа што од 1739 год. за проповедници поставувал и лаици (луѓе кои не биле свештеници).



Џон Весли – основач на евангелско-методистичкото учење

На луѓето кои го предводеле ова движење им го дале прекарот „методисти“, затоа што се одликувале со еден дисциплиниран начин на живеење (секојдневно читање на Библијата, постојана молитва и грижа за другите).

Со тек на времето, сè повеќе луѓе емигрирале од Англија во Америка. Методистичкото движење се раширило на новиот континент. Со независноста на САД, Англиканската црква се повлекла од колониите и останала само под патронат на англиската круна. Методистите почнале да основаат свои цркви во отстапените колонии. Првата Методистичка црква во Соединетите Американски Држави е востановена во 1784 година, а таа е распространета насекаде во светот.

## Основни учења на Евангелско-методистичката црква

Методистичката црква ги задржува учењето и начинот на Богослужба како Англиканската црква, но прави и прилагодување на учењето кон промените кои настануваат во модерниот свет.

Заедно со христијаните од другите црква и методистите ја исповедаат верата во единиот Бог. Постои само еден жив и вистински Бог, кој има бескрајна сила, мудрост и добрина. Во единството на оваа божественост постојат три лица со иста природа, сила и вечност: Отецот, Синот и Светиот Дух.

Веруваат дека Господ Исус Христос е Син Божји, кој е роден на земјата од девица Марија. Додека живеел на земјата, ја проповедал божествената наука на луѓето. Христос е вистински Бог и вистински човек. Тој вистински пострадал на земјата така што бил распнат на крст, умрел, после три дена воскреснал и се вознесол на небото.

Библијата е света книга и според неа се раководат во учењето за верата. Светото писмо ги содржи книгите на Стариот и на Новиот завет. Тоа значи дека и методистите подеднакво, како и другите христијани ги почитуваат Десетте Божји заповеди, кои Бог му ги дал на пророкот Мојсеј во Стариот Завет, а за две најголеми заповеди ги признаваат Христовите заповеди:

Возљуби Го Господа, својот Бог, со сето свое срце, со сета своја душа и со сиот свој разум и возљуби го својот ближен како себеси.

## Црква

Црквата е заедница на верните каде што се проповеда Божјото учење и се делат светите тајни. Црквата за да може да ги исполнува своите задолженија има потреба од луѓе кои стојат во одредени служби. Во евангелско-методистичката црква има ѓакони, старешини (свештеници - пастори) и епископи. Епископите се исто така старешини, но со посебни службени задолженија и се одговорни за црковниот живот на верниците во една област. Тие донесуваат одлуки кои се однесуваат на учењето и црковната дисциплина. Покрај ѓаконите, старешините и епископите во црквата има и други служби. На пример, лаички проповедници и помошници на проповедниците. Сите тие лица кои го проповедаат Евангелието треба да се одликуваат со голема црковна дисциплина и да служат за пример на верниците кои ги поучуваат во верата. Сите служби на црквата се отворени, и за мажите и за жените подеднакво. Секој е поканет да се вклучи во работата и во службата на црковниот живот.



Евангелско-методистичката црква во Струмица

## Свети тајни во Евангелско-методистичката црква

Во евангелско-методистичката црква само крштението и Господната Вечера се сметаат за свети тајни.

Крштението тие го сметаат како симбол на новото духовно раѓање, а не само како знак по кој христијаните се разликуваат од верниците на другите религии.

Господната вечера покрај тоа што е знак на братска љубов што христијаните ја имаат меѓу себе, таа е и Света тајна. Таа треба да се прими достојно, правилно и со

вера дека прекршениот леб е учество во телото на Христос, а благословената чаша е учество во крвта на Христос.

### *Евангелско-методистичката црква во Македонија*

Евангелско-методистичката црква во Македонија постои повеќе од 150 години и се поврзува со доаѓањето во Македонија на американската методистичка мисионерка Мис Елен Стоун. Таа се грижела за воспитување на младите девојки, патувала низ Македонија и држела семинари за жени и девојки. Во 1901 год. била киднапирана од четата на Јане Сандански и Христо Чернопеев и останала цели 6 месеци во македонските планини со борците за ослободување на Македонија. Била ослободена откако Мисијата за неа платила 14.000 турски лири во злато. По враќањето во Америка, поради своето залагање за ослободување на Македонија од османлиското ропство, била принудена сама да ги врати парите за нејзиниот откуп.



Мисионерката Мис Елен Стоун

Денес, најголемата евангелско-методистичка заедница во Македонија се наоѓа во Струмица. Постојат и црковни заедници во Скопје, Радовиш, Кочани, Прилеп и Битола.

* Доколку имате услови на училиште, на часот по Етика на религиите гледајте го заеднички македонскиот филм за Мис Стоун. Така ќе ви стане појасно за приликите во кои се раширило евангелско-методистичкото учење во Македонија.

### *Верски празници на Евангелско-методистичката црква*

Како и повеќето христијански цркви, Евангелско-методистичката црква ги слави следниве празници: Божиќ, Велигден, Вознесение Христово, Духовден и секоја недела.

### Што научи за евангелско-методистичкото учење?

1. Кој е основач на евангелско-методистичкото учење?
2. Како ги нарекле луѓето кои го проповедале евангелско-методистичкото учење?
3. Дали методистите веруваат во Господ Исус Христос?
4. Која книга е света за христијаните методисти?
5. Што претставува црквата за методистите?
6. Кои сѐ се служители во евангелско-методистичката црква?
7. Кои свети тајни се извршуваат во евангелско-методистичката црква?
8. Која мисионерка прва го проповедала евангелско-методистичкото учење во Македонија?
9. Во кои градови во Македонија постојат евангелско-методистички цркви?
10. Кои празници ги слават христијаните методисти?

## 9. ЕТИЧКА ЗАСНОВАНОСТ НА ЕВАНГЕЛСКО-МЕТОДИСТИЧКОТО УЧЕЊЕ



Библија – основа на евангелско-методистичката етика

Методистичката црква не се издигнала со разликите во учењето, туку заради духовната потреба на луѓето дојдени во новата земја (Америка).

Верската посветеност во животот зазема централно место во учењето на методистите. Таа се однесува, пред сѐ, на љубовта кон Бога, кон ближните и на моралната чистота.

Во основата на етиката на евангелско-методистичката црква стои љубовта Божја кон сите луѓе. Библијата е темел на методистичкото верување, а Господ Исус Христос е централната личност во верата на методистите и во нивниот живот.

Евангелско-методистичките христијани својата одговорност ја сфаќаат за морален и духовен напредок кој треба да биде во согласност со учењето Христово запишано во Библијата. Тоа значи дека етиката е поврзана со учењето на Библијата. Ако се однесуваме во животот така како што ни препорачува Светото псимо тогаш ќе бидеме и добри граѓани на секое општество.

Евангелско-методистичката етика учи дека верниците треба да се спротивставуваат на злото, нечовечните затворски услови, ропството, алкохолизмот, експлоатацијата на деца, како и други нехумани дела. Кон сите луѓе да покажуваат љубов, милосрдност и праведност. За методистите е важно да ги повикуваат луѓето кон верата и да им помагаат во познавањето на Божјата љубов.

### *Етичките совети на Џон Весли според кои треба да се раководат христијаните методисти*

Евангелско-методистичките христијани треба да се трудат да не прават зло, туку да го избегнуваат злото од секаков вид. Посебно да ги избегнуваат таквите грешки кои најчесто се употребуваат, како на пример:

- напразно употребување на името Божјо;
- не почитување на денот Господов преку вршење на обична работа или преку купување и продавање токму на тој ден
- пијанство, купување и продавање на алкохолни пијалоци освен во краен случај на нужда;
- поседување робови, купување и продавање робови во минатото;
- тепачки, караници, судење на брат против брат, враќање на зло за зло или каква било одмазда
- пазарење при купување или продавање;
- купување или продавање на стоки за кои не е платена такса или царина;
- давање или земање работи со незаконски камати;
- нељубезни и бескорисни разговори;
- зборување злобно за некого, а посебно за претпоставените;
- правње на другите она што не би сакале нам да ни го прават;
- пеење песни или читање книги кои се во спротивност со Божјото учење;

- позајмување без да се грижиме како ќе го вратиме долгот.

Наместо тие грешки секој добар верник треба да се грижи да ги стекне следниве особини:

- да прави добро, во секој поглед, според сопствените сили и можности;
- да биде милосрден;
- да се грижи да нахрани гладни луѓе;
- да им даде облека на луѓето кои немаат своја;
- да посетува болни или затвореници;
- да ги поучува, опоменува и охрабрува луѓето во верата;
- да покажува најголема заинтересираност за работата и учењето;
- да биде скромен и штедлив и
- да не хули на Бога

Овие се општи правила на евангелско-методистичката етика. Тие се единствен патопоказател во верата и во животот на верниците. Зато треба секој верник да се труди да живее според нив и на тоа да ги учи и другите луѓе.

### За помагањето на сиромашните

Секој човек треба да одвојува од своето богатство и со тоа да ги помага сиромашните. Давањето милостина треба да биде доброволно и во зависност од можностите на христијаните. Доколку некој верник не е во можност материјално да ги помага сиромашните, треба да размисли за тоа како може да им помогне на друг начин. На пример, преку волонтерска работа во некои хуманитарни организации, како што е на пример Црвениот крст или организации во состав на црквата за помагање на болните, сиромашните, старите и изнемоштени луѓе.

### За почитување на власта

Бидејќи секоја власт е поставена од Бога, секој христијанин е должен совесно да ја почитува власта, како и законите во земјата. Верниците треба да се однесуваат како мирољубиви граѓани и да работат за доброто на својата татковина и на сите луѓе.

### Односот на Евангелско-методистичката црква кон другите христијански цркви и религиозни заедници

Методистите се залагаат за заедништво со христијаните од другите христијански цркви. Тоа е така, бидејќи сите христијани преку крштението и причеста се соединуваат со Христа и постануваат едно Христово тело. Затоа христијанското единство е дар кој го примаме и треба да се живее на дело. Секој христијанин, според методистите, треба да се заложи да го потпомага тоа единство на локално и национално ниво, како и насекаде во светот. Методистите ги признаваат останатите христијански цркви и спремни се да ја примат светата тајна Господна вечера со христијаните од другите сестрински цркви.



Евангелско-методистичката црква одржува добри односи како со христијаните, така и со

припадниците на другите религии. Со ваквиот добар однос кон сите луѓе, христијаните методисти треба да посведочат на дело дека Бог, Кој Го испрати својот Син Исус Христос за спасение на светот е Создател на сите народи.

Методистите се залагаат и учествуваат во меѓуцрковниот и меѓурелигискиот дијалог помеѓу верниците. Целта на таквите средби не е да се бараат разлики помеѓу верите и религиите, туку да се најдат заеднички врски за почитување и соработка.

Евангелско-методистичката црква во Македонија секогаш била отворена за соработка со другите цркви и религиозните заедници. Таа, особено има изградено добри односи со Македонската православна црква, Католичката црква, Исламската заедница и Еврејската заедница.



Соработка помеѓу црквите и верските заедници во Македонија

### Што научи за етиката на евангелско-методистичкото учење?

1. Што стои во основата на етиката на евангелско-методистичката црква?
2. Со што треба да биде усогласена одговорноста за моралниот и духовен напредок на верниците?
3. Дали евангелско-методистичката етика е поврзана со учењето во Библијата?
4. Дали ќе бидеме добри граѓани на општеството ако се однесуваме така како што ни налага Библијата?
5. На кои работи треба да се спротивставуваат верниците според етиката на евангелско-методистичката црква?
6. Кои грешки треба посебно да ги избегнуваат христијаните методисти?
7. Кои особини треба да се грижи да ги стекне секој добар верник?
8. Како треба да им помагаме на сиромашните?
9. Дали треба да ја почитуваме власта?
10. За какви односи се залага евангелско-методистичката црква со другите цркви и верски заедници?
11. Дали методистите ги почитуваат верниците од другите христијански цркви и верски заедници?
12. Каков е односот на евангелско-методистичката црква во Македонија со другите цркви и верски заедници во Македонија?

# 10. ОСНОВИ НА ЕВАНГЕЛСКО-МЕТОДИСТИЧКИОТ МОРАЛ

Како за сите христијани така и за методистите, моралот е многу важен во животот. За методистите основна книга од каде тие го црпат своето морално учење е Светото писмо - Библијата. Десетте Божји заповеди, се темел на нивното морално учење. Двете Христови заповеди, за љубовта кон Бога и кон ближните и кај методистите важат како и кај сите христијани.



Социјалниот центар на Евангелско-методистичката црква во Струмица

Нивното верско учење е слично како и во останатите протестантски заедници.

Методистите, како главно начело, освен што се грижат за спасението на душите на верниците, се грижат и за телесните потреби на луѓето. Џон Весли мисли дека после побожноста веднаш треба да биде и чистотата.

Во заедницата на методистите луѓето треба взаемно да си помагаат. Тие, насекаде во светот, чувствуваат одговорност и за социјалната ситуација во сопствената држава. Грижата за сиромашните е многу важна обврска за верниците на евангелско-методистичката црква. За таа цел, Џон Весли основал и парична фондација за помош на сиромашните. Евангелско-методистичката црква има изградено социјален центар во Струмица преку кој се грижи за сиромашните верници.

Религијата, според методистите, не може да биде одвоена од реалноста и затоа треба да се бори против секаква неправда и зло.

### Зошто е важен добриот совет

Бог го избра Мојсеј да биде водач. Луѓето знаеја дека Бог му зборува на Мојсеј. Затоа кога имаа расправии или прашања, луѓето доаѓаа кај него за да добијат совет. Секој ден, од утро до вечер, луѓето чекале за да разговараат со него. Мојсеј бил преморен.

Јотор, неговиот дедо, му рекол на Мојсеј дека тоа е премногу за него. Тој го советувал Мојсеј да постави други побожни луѓе кои ќе му помогнат. Мојсеј го послушал добриот совет на Јотор. Кога веќе имал помошници, работата на Мојсеј станала полесна.

* Мудро е да се послуша добар советник. Тој може да ти помогне да не згрешиш. Може да ти објасни нешта од Библијата кои не ги разбираш. Може да ти помогне да донесеш правилни решенија, како што се избор на добри пријатели или придружување кон добро друштво.

И колку што ќе станувааш помудар, пак ќе има работи кои ќе можеш да ги научиш. Мојсеј бил водач на народот, но му требало добар совет. Во Библијата пишува: „Поучи го мудриот и тој ќе стане уште помудар." Продолжи да го читаш Светото писмо. Во него има многу мудри работи кои ќе ти помогнат во животот. Така, еден ден, и ти ќе можеш да им даваш добри совети на другите.

## Како да знаеш кој е добар, а кој е лош совет?



„Ајде!" - викна Зоран - „следете ме". Ристе се качи на велосипедот и тргна по него, обидувајќи се да го следи по патеката, преку улицата, зад зградата, па по другата улица.

Момчињата застанаа зад крстосницата за да земат здив. Тоа беше границата до која им беше дозволено да возат. Но, Зоран продолжи да вози и рече: „Да продолжиме!" Ристе сакаше да го следи, но знаеше дека тоа е погрешно. Тој прочита во Библијата дека родителите треба да се почитуваат, а сега, ако го послуша Зоран, нема да се однесува со почит кон неговите родители кои не му дозволуваат понатаму од тоа место да вози. Затоа одлучи да се врати дома.

* Исто како лоша идеја од пријател, така и лошиот совет прави да се чувствуваш непријатно. Бог ти помага да знаеш дали советот што некој ти го дава е добар или не. Светиот Дух те потсетува на работите што си ги прочитал во Библијата. Добриот совет секогаш е во согласност со Библијата. Колку повеќе ја читаш Библијата, толку повеќе ќе знаеш да процениш кој совет е добар, а кој е лош.

Правилното нешто можеби не е секогаш најинтересното. Ристе го знаеше тоа. Тој можеби сакаше да продолжи да го следи Зоран, но реши да се врати дома.

Ќе побараш ли од Бога да ти помогне да го знаеш и да го правиш тоа што е правилно?

## Како размислуваш за евангелско-методистичкиот морал?

1. Од каде се црпи моралното учење во евангелско-методистичката црква?
2. Каква грижа се смета за многу важна обврска во евангелско-методистичката црква?
3. Каков центар има изградено евангелско-методистичката црква во Струмица?
4. Дали треба да бараме совет од другите луѓе?
5. Како ќе знаеме да процениме кој совет е добар, а кој лош?

## 11. ТЕОРИСКИ ОСНОВИ НА ЈУДАИЗМОТ

### *Основи на јудаизмот*

Еврејската религија или јудаизмот проповеда вера во еден бестелесен и само духовен Бог, отец на сите луѓе. Бог претставува севкупност од морални совршенства и од луѓето бара љубов и праведност. Името на Бога е Јахве (или Јехова) и поради светоста не е дозволено да се изговара. Еврејската религиозност се исполнува во послушност спрема „Божјиот закон“.



Талмуд

### *Свети книги во јудаизмот*

Подеднаква света книга, како што е и за нас христијаните, исто така и за Евреите е Стариот завет, кој еврејските верници го нарекуваат Тора. Во Тората, како света книга, се говори за историјата, идејните и општествените борби на еврејскиот народ, а содржи и верски и правни прописи. Покрај Тората, во верскиот живот на Евреите важно место зазема и Талмудот (на еврејски: учење). Тоа е зборник на целокупното усно предание со толкување и служи за регулирање на религиозно-правните односи кај еврејскиот народ. Талмудот се состои од два дела: Мишна (текст на учењето) и Гемара (објаснување на учењето). За Евреите задолжителни се и голем број обредни прописи, како и прописи за чистотата и употребата на храната.

### *Основач на јудаизмот*

Основач на јудаизмот е старозаветниот пророк Мојсеј. Тој бил водач и законодавец на еврејскиот народ, кој Евреите ги ослободил од египетското ропство. На Синајската Гора тој лично од Бога ги примил Десетте Божји заповеди, и тие се основа во учењето на еврејската религија.

### *Симболи во јудаизмот*

Давидовата ѕвезда и менората се основни симболи на еврејската религија. Давидовата ѕвезда името го добила по еврејскиот цар Давид (прочитај за животот и делото на царот Давид во Светото писмо на Стариот завет). Менората е седмокрак свеќник кој го употребуваат Евреите за време на богослужбените обреди.



Давидова ѕвезда

## Храм и Синагога

Јудејците верувале дека треба да постои само еден храм, Храмот бил единствено место каде што можело да се принесуваат верските жртвувања. Кога сите Евреи живееле во Јудеја имале можност да отидат на поклонение во Ерусалимскиот храм. Но, Ерусалимскиот храм во седумдесеттата година од новата ера бил разрушен од римската војска и Евреите се раселиле насекаде низ светот. Организирани во помали заедници во местата каде живееле, евреите почнале да градат синагоги. Синагогата е зградата во која се извршуваат молитвите и верските обреди во јудаизмот. Во синагогите Евреите се молат, пеат верски песни, читаат од верските книги и се поучуваат во верата. Но, не вршат жртвување, каков што бил обичајот додека постоел Ерусалимскиот храм.



Ерусалимскиот храм

## Рабин

Рабин (на еврејски: мој учител) е еврејски свештеник и поглавар на една верска општина. Статусот рабин се стекнува со долгогодишно изучување на Тората и Талмудот.



Рабин

## *Поважни еврејски празници*

- Шабат - свет ден на мирувањето - најважен празник
- Рош ха-Шана - Нова година - годишнина од создавањето на светот
- Јом Кипур - ден на помирување и покајание
- Сукот - празник на сениците
- Ханука - празник на светлоста
- Пурим - празник на избавувањето
- Пасха - празник на ослободувањето
- Јом ха-Шоа - ден за сеќавање на жртвите од холокаустот
- Комеморативен ден на македонските Евреи - 11 март (На овој ден 1943 година биле убиени и одведени во логорот Треблинка 7.230 македонски Евреи.

## *Распространетост на јудеизмот*

Денес, најголем дел од верниците на еврејската религија живеат во САД, потоа во Израел, а останатиот дел од еврејскиот народ живее, речиси, во сите земји низ светот.




## *Државата на Јудејците е Израел*

Земјата која Бог му ја ветил на праотецот Авраам и им ја дал на вечно поседување е позната под името Израел. Таа за сите Јудејци има посебно значење. Во Ерусалим се наоѓал Еврејскиот храм – најголемата светост за Евреите. Но тој бил уништен во 70 година од нашата ера од страна на Римјаните. Тие тогаш ги протерале Евреите од својата татковина. Еврејскиот народ и во времето на своето раселување и прогонства, со своите мисли постојано се навраќал во Израел и во светиот град Ерусалим. Во 1948 година Јудејците успеваат повторно да ја формираат својата држава Израел.

Јудаизмот како религија и припадност на еден народ е неделлив. По тоа и се разликува јудаизмот од другите религии. Евреинот не може да биде припадник на некоја друга религија и пак да остане Евреин.

## Што научи за јудаизмот?

1. Во каков Бог веруваат Евреите?
2. Кое е името на Бога, според јудаизмот?
3. Кои книги се сметаат за свети во јудаизмот?
4. Кои се верските симболи на  јудаизмот?
5. Како се вика местото каде што Евреите се собираат на молитва?
6. Како се нарекува еврејскиот свештеник?
7. Кои верски празници се слават во јудаизмот?
8. Како се вика државата на Евреите?

## 12. ЕТИЧКА ЗАСНОВАНОСТ НА ЈУДАИЗМОТ

### Божјите заповеди во јудаизмот

Бог му дал закон на човекот за да му укаже како треба да живее на земјата, да се однесува правилно и да прави добро. Овие закони се запишани во книгата која на еврејски јазик се нарекува Танах. Составен дел на Танахот е и Тората. Она што во христијанската религија се нарекува Свето писмо на Стариот завет, тоа за Евреите е светата книга Тора.

При самиот почеток на развојот на Јудејската религија, од Бог се дадени моралните закони за однесување на луѓето на земјата. Тие се запишани во Тората и се нарекуваат Асерет Хадиберот, што во превод значи Десет Божји зборови (заповеди). Првите четири Божји заповеди го регулираат односот на човекот кон Бога, а останатите шест говорат за меѓусебните односи помеѓу луѓето. Овие Божји закони важат и денес, како за Евреите, така и за другите народи и вери.

Во овие книги постојат и други етички прописи: заложување за правда и љубов спрема ближните, односот спрема сиромасите и вдовиците, за трговскиот морал и слично. Во Стариот завет, премудриот Соломон, во неговата книга *Мудри Соломонови изреки* многу јасно ги подвлекува позитивните особини што треба да го красат секој човек, а тоа се: љубовта, мудроста, почитта, чесноста и др. Соломон зборува и за негативните особини, од кои човекот треба да се ослободува. Такви се: гордоста, омразата, лагата и зависта.

Човекот е создаден со слободна волја и дадено му е можност да избира: Дали ќе го следи добриот пат, за што Бог ќе го награди или ќе го одбере лошиот пат, за кој следи казна. Но, бидејќи Бог е милосрден, човекот може секогаш искрено да се покае за своето лошо однесување и да се врати на добриот пат за кој учи Јудаизмот.

### Мицва - закон

На еврејски јазик, зборот *мицва* значи основна Божја заповед. Заповедите и Тората Бог му ги дал на Мојсеј на Синајската Гора. Во јудаизмот постојат 613 заповеди, од нив, некои се однесуваат на тоа што треба човекот да го прави, а некои, пак, се забрани за тоа што не треба човекот да го прави.

Во денешно време, зборот мицва се употребува и како синоним за правење добри дела. Мицвот (множина од мицва) пропишува правила и обврски за однесување во секојдневниот живот, прописи за одржување на чистотата на телото и прописи за храната.

### Кошер – еврејски закон за исхрана

Кошер е еврејски верски закон за исхрана кој е запишан во Тората. Таму е пропишано која храна Евреите смеат да ја јадат, а која не смеат.

Должност на традиционалната еврејска домаќинка е да ја чува религиозната чистота на куќата, а една од нејзините многубројни обврски е да се погрижи храната што се јаде да биде чиста (кошер). Кошер храна е храна која ги исполнува барањата на еврејските верски закони. Според еврејскиот закон, месо и млечни производи не смеат да се служат во ист оброк. Ако се јаде месо, тогаш не смее да има путер на лебот, ниту да се пие млеко. За да не се меша оваа храна, се употребуваат и различни чинии за готвење на месото и млечните производи. Дозволени се за исхрана само некои видови месо, како на пример: јагнешко, јунешко и пилешко. Свинското месо и школките спаѓаат во недозволени во исхраната.

При колењето на животните треба да се почитуваат прописите на еврејскиот закон. Постојат во законот точни инструкции како да се заколе животното за брзо да истече крвта од телот, па животното да претрпи помала болка. Откако животното прописно ќе се заколе, месото мора да се натопи со ладна вода и да се посоли за да се отстранат сите остатоци од крв.

Евреите се придржуваат кон овие правила за исхрана и пред секој оброк кажуваат молитва.

## Сабат




Сабатот се смета за најважен еврејски празник. Тој го слави создавањето на светот и ослободувањето на еврејскиот народ од египетското ропство. Овој празник одиграл значајна улога во зачувувањето на јудеизмот. тоа е ден на посебна радост и мир и како таков се смета за најавување на времето што доаѓа.

Почетокот на сабат, на зајдисонце во петок, се одбележува со палење и благословување на сабатните свеќи. тоа го прави мајката. Таткото заминува во синагогата, најчесто со децата, а по враќањето ги благословува децата и ја пофалува сопругата со зборови од Библијата. Семејството потоа ужива во свечениот оброк, кој започнува со благословување на лебот и на виното. За овој ден се прави специјален леб. На сабат ништо не се работи и не се пали оган. На тој ден не се тргнува на долги патувања. Тоа е ден кога Евреите можат целосно да се одморат од вообичаената работа, а и да се надградат духовно. При крајот на сабат, семејството повторно се собира на куса церемонија. Благословите се даваат со чаша вино и кутија слатки зачини



### Што научи за етиката на јудаизмот?

1. Според јудаизмот, зошто Бог му дал заповеди на човекот?
2. Дали треба да ги почитуваат Евреите Десетте Божји заповеди?
3. Што значи зборот мицва?
4. Што е кошер?
5. Каква храна не смеат да мешаат Евреите при исхраната?
6. Како Евреите го прославуваат празникот Сабат?
7. Дали Евреите, доколку се придржуваат на Божјиот закон, работат на Сабат?

# 13. МОРАЛОТ ВО ЈУДАИЗМОТ

## *Семејството – темел на еврејската заедница*

Темел на еврејската заедница секогаш било и останало семејството. Од најстари времиња постои мицвата (заповед) за почитување на родителите. Тоа е јасно запишано во Десетте Божји заповеди. Како што децата имаат должност да ги почитуваат родителите, така и родителите имаат родителска должност да ги воспитуваат децата во еврејската вера, да ги образуваат и правилно да ги насочат во животот за да станат добри членови на општеството и да го почитуваат својот имот.

Според еврејскиот закон Евреин е тој што е роден од мајка Еврејка. На осмиот ден од раѓањето машките деца се обрежуваат. Тоа е религиозен обред при кој детето го добива своето еврејско име. Во првите години мајката е одговорна за неговото религиозно воспитување. Околу петгодишна возраст тргнува на часови по веронаука кои се одржуваат во синагогата. Една од активностите на часовите по веронаука е изучувањето на еврејскиот јазик и проучување на светата книга.

Во еврејската религија, голема свеченост за родителите и децата е кога девојчињата ќе наполнат 12, а момчињата 13 години. На таа возраст тие се сметаат за верски полнолетни. Постои и верски обред со кој се прогласува полнолетството. За момчињата тој обред се нарекува *бар мицва* (син на заповедта), а за девојчињата *бат мицва* (ќерка на заповедта). После тој чин, секој станува одговорен за своите постапки и дела.

* Од Светото писмо на Стариот завет прочитајте на часот за животот на Естира, Рута и Јосиф. Така ќе дознаете повеќе за семејните вредности кои се почитуваат во јудеизмот.

## *Морални вредности во јудаизмот*

Да се живее според еврејските морални вредности значи да се има живот зајакнат преку правда и светост и позитивно влијание на нашето однесување кон самите себеси и кон другите.


Деца се поучуваат во еврејската вера (фотографија од почетокот на XX век)

Во еврејската религија, посебно се ценети следниве добродетели:
- смирение,
- пријателство,
- спроведување на правда и милост,
- вистина,
- простување,
- гостопримство,
- љубезност,
- љубов и почит кон другите,
- храброст,
- радост и среќа,
- грижа за телото,
- поддршка,
- стравопочит,
- внимателност и
- мир во домот и фамилијата.

## Јас сум Евреин – Давид Арнолд

Дедото и бабата на мојот татко се иселиле во Западна Европа. Мојата мајка се родила и пораснала во Германија. Избегала од земјата во 1939 година пред прогонот од нацистите. Таа и нејзиниот татко се единствените преживеани роднини од страната на мајка ми. Другите членови на моето семејство се меѓу повеќето милиони Евреи што настрадале во холокаустот. Живееме во свет во кој на религијата и на духовните вредности им се придава многу мало значење. Што се однесува до мене, еврејската вера и семејната историја го обликувале и го одредиле мојот идентитет. Им придавам голема важност на традицијата, на демократијата, слободата на изразувањето и еднаквоста пред законот. Чувствувам лична одговорност за изградба на подобро разбирање и хармонични односи помеѓу еврејската заедница и нееврејското мнозинство со кое живееме. Исто така сметам дека сум многу среќен што сум Евреин. Црпам инспирација од храброста и цврстината со која мајка ми им се спротивставила на тешкотиите во нејзиното детство – на понижувањето и немаштијата како бегалец. Ништо помалку инспиративен не е примерот на пријателите на моето семејство што го преживеале холокаустот. Тие се често единствени преживеани од нивните семејства, чии куќи и заедници биле сосема уништени. Со нив се постапувало брутално само затоа што се родени како Евреи. Сепак, и покрај сè што проживеале, се определиле за обновување на животот што е цврсто вкоренет во еврејската вера и традиција во која се родени. Триумфот на нивната човечност е навистина инспиративен.



Мнозина од убиените во холокаустот биле осудени на тоа, делумно поради пропустот на многу земји да ги примат еврејските бегалци. Затоа за мене и за повеќето Евреи што живеат во дијаспората (надвор од границите на Израел), Израел претставува место на сигурност во кое можеме да отидеме. Затоа Израел е многу важен за еврејската заедница насекаде низ светот. Сите синагоги во светот се изградени така што се свртени кон Ерусалим. Секогаш кога сум се молел пред Ѕидот на плачот, плачев од возбуда. За мене јудеизмот не е само религија, туку и начин на живот. Тој го одредува мојот однос кон Бога, кон другите луѓе, Евреите и неевреите и кон обврските што ги имам како човек.

Секој Евреин е обврзан да го почитува Божјиот закон, но и законот на земјата. Да прави сè што може за да го зачува човечкиот живот и да дава прилози за добротворни цели. тоа подразбира не само парични прилози и облека, туку и унапредување на образованието и грижа за болните, сиромашните и старите.

На Сабат се воздржувам од секаква работа. За мене Сабат е единствен ден во неделата што желно го исчекувам. тоа е навистина ден на физичка и духовна обнова.

* Холокауст е израз кој се користи за прогонот на Евреите за време на Втората светска војна, кога телата на жртвите биле горени во крематориуми.

## *Завет*

Во суштина на еврејската религија се наоѓа заветот меѓу Бога и народот. Терминот „завет“ означува договор направен меѓу двете страни.

Првиот завет што се спомнува во еврејските свети списи е заветот помеѓу Бога и Ное. Основата за тоа се наоѓа во фактот дека Бог го спасил Ное и неговото семејство од потопот. Преку Ное, Бог му ветува на човекот дека таква катастрофа веќе никогаш нема да се повтори. Тоа ветување има свој знак – виножитото. Тоа е потсетување за ова Божјо ветување.

Потоа постои заветот помеѓу Бог и великиот израелски патријарх Авраам. Господ му ветува на Авраам дека ќе го направи отец (татко) на голем народ и дека нему и на неговите потомци ќе им ја даде земјата Израел. Белег на овој завет е обрежувањето на машките деца осмиот ден по раѓањето.

Повеќе од 600 години подоцна тој завет се потврдува и проширува на Синајската Гора со целиот народ што излегол од египетското ропство. Тогаш Бог на пророкот Мојсеј му ги дал Десетте Божји заповеди.

* Од Светото писмо на Стариот завет прочитај за овие настани: заветите на Бога со Ное, Авраам и Мојсеј.



Пророкот Мојсеј со двете плочи на кои Бог му ги запишал Десетте заповеди

## Како размислуваш за моралот на јудаизмот?

1. Што претставува темел на еврејската заедница?
2. Каква должност имаат Евреите кон своите деца?
3. Каква должност имаат децата кон своите родители?
4. Кога стануваат верски полнолетни девојчињата и момчињата во јудаизмот?
5. Наброј неколку добродетели кои се посебно ценети во јудаизмот.
6. Што научи за животот на Евреите од раскажувањето на Давид Арнолд?
7. Што претставува зборот „завет“?
8. Кој е знакот на ветувањето на Бога за заветот кој му го дал на Ное?
9. Поради кој завет Евреите ги обрежуваат машките деца?

# III. ИЗБОРНА ТЕМА
# ЕТИКАТА ВО ПРАВОСЛАВНОТО ХРИСТИЈАНСКО УЧЕЊЕ

## 1. НАСТАНОКОТ НА ПРАВОСЛАВНОТО ХРИСТИЈАНСКО УЧЕЊЕ

### *Настанок на христијанството*

Може да се каже дека темелите на христијанската религија се поставени околу 2000 години пред нашата ера. Во Стариот завет Аврам, Исак и Јаков го проповедале учењето за Бога помеѓу луѓето и така народот знаел за постоењето на Бога. Но, сепак, во историјата е забележано дека христијанството како религија настанало во првиот век од нашата ера. Раѓањето на Господ Исус Христос на земјата претставува почеток на новата ера и новото сметање на времето.

Христос го проповедал христијанското учење на територијата на денешен Израел (Палестина), кој во тоа време бил под римска власт. Од таму биле и првите Христови следбеници, односно христијани. Пред своето вознесение на небото, Христос им заповедал на апостолите да го проповедаат христијанското учење насекаде низ светот. Така тие почнале да го шират христијанството надвор од границите на денешна Палестина низ целото римско царство. Светиот апостол Павле стигнал и во Македонија и лично го проповедал христијанското учење, па така Македонија уште во првиот век станала христијанска земја. За само три века христијанството многу се раширило и станало официјална религија кај многу држави и народи.

На почетокот христијаните биле прогонувани и измачувани заради својата вера. Тоа траело се до 313 година кога императорот Константин Велики дозволил слободно да се исповеда христијанската религија. Тој го организирал и Првиот вселенски собор, кој бил одржан во Никеја, Мала Азија во 325 година. Тоа бил првиот вселенски собор на Христијанската црква кога биле востановени и основните правила за исповедањето на христијанската вера.




Слика 1: Распространетост на христијанството во светот според процентуалната застапеност

Христијанството денес е поделено на три главни вероисповедувања: православие, католицизам и протестантизам, а протестантизмот, пак, е поделен на повеќе христијански заедници.

## *Православна христијанска вера*

Христијанството е религија која е изградена врз животот, учењето и делата на Господ Исус Христос. Верниците на христијанската религија се нарекуваат христијани, што во буквална смисла на зборот значи следбеници на Христос.

Учењето на православната христијанска вера е непосредно, непрекинато и неизменето уште од основањето на христијанската религија, па затоа и се нарекува православие што, всушност, значи „права вера“. Нејзиното свето учење го чува чисто и неизменето Светата православна црква.

Православните христијани веруваат во еден Бог кој постои во три лица – Отец, Син (Господ Исус Христос) и Свет Дух. Како симбол на ова верување, православните христијани се крстат со соединети три прста на десната рака и говорат „Во името на Отецот, Синот“ и Светиот Дух. Амин“.



Православните христијани уште веруваат дека Господ Исус Христос се родил и живеел на земјата и дека тој е вистински Бог и вистински човек. Тој бил распнат и умрел на крстот за да нѐ ослободи од гревовите. После три дни од Неговото погребение, воскреснал од мртвите и сега седи од десната страна на Отецот и постојано се застапува за тие што веруваат во Него.

### Што знаеш за православното христијанско учење?

1. Кога се поставени темелите на христијанската религија?
2. Кое време е забележано во историјата како почеток на христијанската религија?
3. На која денешна територија Христос го проповедал Неговото учење?
4. Кој римски император ја озаконил христијанската религија?
5. Каде биле востановени основните правила за исповедање на христијанската вера?
6. Кои се главните вероисповедувања во христијанството?
7. Врз чие учење и дело е изградена христијанската религија?
8. Кој ја сочинува христијанската Црква?
9. Зашто православната христијанска вера се нарекува така?
10. Во каков Бог веруваат православните христијани?

## 2. РАЃАЊЕТО НА СПАСИТЕЛОТ ГОСПОД ИСУС ХРИСТОС



Благовештение

### Ангелот ја посетува Марија

Во градот Назарет живееше една млада и многу побожна девојка по име Марија. Таа беше свршена за маж по име Јосиф.

Еден ден се појави ангел пред неа и ѝ рече: „Радувај се, благодатна! Господ е со тебе!" Марија се уплаши, но ангелот и рече: „Не се плаши Марија. Ете, ти ќе родиш Син и ќе Го наречеш Исус. Тој ќе биде голем и ќе се нарече Син Божји."

Но, Марија праша: „Како ќе биде тоа, кога јас не знам за маж?"

Ангелот одговори: „Светиот Дух ќе дојде на тебе и силата Божја ќе го изврши тоа чудо. Ете, затоа тоа Свето Дете, што ти ќе Го родиш ќе се нарече Син Божји."

Тогаш Марија рече: „Јас сум слугинка Господова. Нека се изврши волјата Негова како што рече ти."

*Света Дева Марија уште ја нарекуваме и Пресвета Богородица, бидејќи таа телесно Го родила Спасителот. Во спомен на благата вест која Пресвета Богородица ја примила од ангелот за раѓањето на Христа Спасителот - Синот Божји во тело на 7 април го славиме празникот „Благовештение" (што значи: блага, добра вест).*

### Ангелот го посетува Јосиф

Кога слушна Јосиф дека Марија е трудна, сакаше да ја остави. Но, ангел Господов му се јави на сон и му рече: „Јосифе, не плаши се да ја примиш Марија во домот твој, бидејќи детето што ќе го роди таа е Син Божји. Ќе Му ставиш име Исус, што значи - ‚Бог спасува'. Зашто, Господ ќе го спаси својот народ преку Него."

Кога се разбуди Јосиф, направи како што му рече ангелот и ја прими Марија во својот дом.

### Раѓањето на Господ Исус Христос

Во тие денови, римскиот цар Август издаде заповед: „На секого во моето царство името мора да му се запише! Сите имиња мора да бидат ставени на список за да се собере данокот! Секој нека оди во својот роден град и да се запише!"

Така Јосиф требаше да оди во Витлеем, градот Давидов, бидејќи тој беше од племето на царот Давид. Тој и Марија тргнаа на своето долго патување. Кога стигнаа

во Витлеем, за нив немаше место да преноќат во гостилницата. Овој мал град беше преполн. Најпосле, тие најдоа место во една пештера.

Таа ноќ, Марија Го роди Синот свој. Го пови во пелени и Го положи во јасли.



Во близина имаше пастири, кои ноќеваа во полето и го чуваа своето стадо. Наеднаш, околу нив засветли светлина и им се јави ангел Господов. Пастирите се уплашија, но ангелот им рече: „Не плашете се! Еве, ви носам радосна вест. Господ ви Го испрати Спасителот што Тој ви Го вети – и Тој е Христос, Господ. Тој денес се роди во Витлеем. Ова ќе ви биде знак по кој ќе Го познаете: ќе најдете Младенец повиен во пелени, лежејќи во јасли.“

Одеднаш се појавија многу ангели, кои Го славеа Бога, велејќи: „Слава на Бога во височините, и на земјата мир; меѓу луѓето добра волја.“

Пастирите поитаа во Витлеем. Таму ги најдоа Марија и Јосиф, и Младенецот како лежи во јаслите. Пастирите им кажаа на Марија и Јосиф што рече ангелот за Детето. Марија ги чуваше сите тие зборови во своето срце, размислувајќи длабоко за нив.

Пастирите, пак, се вратија при своето стадо, славејќи Го Бога за сè што видоа и слушнаа.

Марија и Јосиф Го нарекоа Детето Исус, како што им беше кажал ангелот.

## *Празнување на Христовото раѓање – Божиќ (7 јануари)*

Божиќ е празник кога го прославуваме раѓањето на нашиот Спасител Господ Исус Христос. Споменот го славиме секоја година на 7 јануари. Овој празник, по големина е втор меѓу христијанските празници, после Велигден, меѓутоа самото празнувањето на Божиќ е некако најсвечено и најубаво во текот на целата календарска година за секое христијанско семејство.

Овој ден е ден кога се пренесува пораката за мир. Божиќ го симболизира мирот на земјата и љубовта помеѓу луѓето и за оние кои Го заборавиле Христос, или пак дури и за оние кои никогаш не Го познале. Затоа и самите ангели, кога се родил Спасителот се радувале и пееле: „Слава на Бога во височините и на земјата мир, меѓу луѓето добра волја“.

## *Божиќ - празник на семејството*

Божиќ е семеен празник, празник на љубовта, празник на децата и детството, на родителите, на мајчинството и татковството, всушност тоа е празник на раѓањето на нов и препороден живот. Затоа овој празник е проследен со најубави верски обичаи и обреди кои имаат една основна симболика и единствена цел: да се помолиме на Бога да

го сочува и умножи нашето семејство и да нè благослови со радост и мир. Неколку недели пред Божик, како и неколку недели по Божик во секоја христијанска куќа се чувствува свеченото празнично расположение. Луѓето се веселат и се радуваат, во куќите и семејствата владее пријатно духовно расположение и во една таква прилика луѓето се измируваат меѓусебно, си ги опростуваат грешките и навредите. Се чувствува една семејна топлина и блискост, како онаа кога Христос бил роден во пештерата близу Витлеем, затоплена и осветлена. Една таква атмосфера се претпочита да се создаде и во домот на секое наше христијанско семејство.

** Празнувањето на Божик во православните христијанските семејства е доста свечено. Неколку недели пред празникот верниците се подготвуваат и со украсување на својот дом. Во секое семејство се украсува елка, која е симбол на Младенецот Христос и уште се нарекува божикно дрво. На врвот од елката секогаш ставаме ѕвезда, која ја симболизира ѕвездата што ги водела мудреците до местото каде се родил Христос. Подароците кои ги оставаме под елката за нашите сакани, всушност ги симболизираат подароците што Му ги донеле мудреците на Христос.*

* Раскажи за тоа како го прославувате Божик во вашето семејство.




## *Христос се роди! - Навистина се роди!*

Утрото на Божик, православните христијани го поминуваат во црква на Божикна богослужба (Литургија). На овој ден верниците се поздравуваат со поздравот „Христос се роди!“, а се отпоздравуваат со „Навистина се роди!“ Со овој поздрав ние посведочуваме дека навистина веруваме во раѓањето на Бога во тело, нашиот Спасител Господ Исус Христос.

### Прашања за повторување:

1. Кој ѝ кажал на Марија дека ќе роди Син Божји?
2. Како ја нарекуваме дева Марија, бидејќи го родила Господ Исус Христос?
3. Во кој град се родил Господ Исус Христос? Кој празник го славиме во чест на тоа?
4. Кој им ја соопштил веста за раѓањето на Христос на пастирите?
5. Со што го даруваа Христос тројцата мудреци од Исток?
6. Кој ден го славиме Божик? Како се поздравуваме на Божик?

## 3. НАЈВАЖНИ СЛУЧУВАЊА ОД ЖИВОТОТ НА ГОСПОД ИСУС ХРИСТОС

### Господ Исус Христос – морален учител на народот

За време на својот живот во овој свет Господ Исус Христос живеел скромноо. Тој не барал ни слава, ниту пак од луѓето примал почести. Се родил во пештера, а детството го поминал во градот Назарет. По занает бил дрводелец. Ги поучувал луѓето во верата и во моралните закони, така што луѓето го сметале за голем учител и велеле: „Никогаш човек не говорел така како Овој Човек“ (Јован 7,46). Освен што поучувал, Тој го потврдил своето учење и со своите дела. На земјата живеел длабоко морален живот, бил без никаков грев и ни дал пример на нас луѓето дека Неговото учење може да се спроведе во животот. Околу себе имал мала група на следбеници, кои биле главно рибари и нив ги нарекуваме Христови ученици или апостоли. Секој збор што го кажал Христос историски се потврдил како вистинит. Секоја Негова изјава била научно точна и етички чиста. Зборовите му биле силни и разбирливи. Луѓето од прости до учени немале проблем да Го разберат. Исусовите морални изјави и дела биле без мана и толку совршено праведни што важат не само за времето во кое Христос проповедал, туку и за секое друго време, па и за нашето.

### Беседа на гората

Многу народ доаѓал кај Христос, бидејќи сакал да слушне што зборува Тој за Бога. Еднаш Христос се искачил на една планина и почнал да им зборува на луѓето што дошле да го слушнат. Тој им велел дека Бог ги сака сите луѓе. Вака им говорел:



„Сте слушнале дека е заповедано - ‚Љуби го својот ближен!‘ Но, јас ви велам, љубете ги и непријателите свои. Молете се за оние што ве навредуваат. Правејќи го тоа, покажувате дека сте чеда Божји, деца на вашиот Отец небесен. Тој прави сонцето да грее и над добрите и над лошите луѓе. Тој им испраќа дожд и на оние што прават добро, а и на оние што прават лошо. Ако ги љубите само луѓето што вас ве љубат, зошто Бог треба да ве награди? И, ако добро се однесувате само кон своите пријатели, тогаш која е разликата меѓу вас и другите? Зарем тоа не ве прави исти со тие што не Го познаваат Бога?

Исус ја заврши својата беседа со овие зборови: „Секој што ги слуша зборовите мои и ги исполнува е како мудар човек, кој си изградил куќа на камен. Кога заврна дожд, реките надојдоа и ветровите удираа на куќата, но куќата не падна, бидејќи таа беше изградена на камен. Но, секој што ги слуша зборовите мои и не ги исполнува е како неразумен човек, кој си изградил куќа на песок. Кога заврна дожд, реките надојдоа и ветровите удираа на куќата и таа падна, па така од неа ништо не остана.“

* И во денешно време ние луѓето доколку само научиме како Бог бара од нас да се однесуваме, а тоа не го применуваме во нашето однесување ќе бидеме како неразумниот човек кој си изградил куќа на песок. За да бидеме мудри треба наученото да го применуваме во животот, така нашата куќа ќе биде изградена на камен.

## Христос ги благословува децата

Додека Христос поучуваше, при Него доведоа деца за да ги благослови. Но, учениците Негови им бранеа на возрасните да ги донесуваат децата. Кога го виде тоа Христос, негодуваше и рече: „Оставете ги децата да доаѓаат при Мене. Не пречете им, бидејќи царството Божјо им припаѓа на оние кои се како овие деца. Ви велам дека, секој што не го прима царството Божјо како дете, нема да влезе во него.“ И Тој ги прими децата во своите прегратки и ги благослови полагајќи ја својата рака врз нивните глави.



## Господ Исус Христос – вистински пророк и исцелител

Христовите зборови биле и пророчки вистинити. Тој, како Бог, на луѓето им открил и им претскажал многу работи што подоцна се случиле, а некои сè уште ги очекуваме да се случат.

Христос ги лекувал болните и мртвите ги воскреснувал. Тој, бидејќи е Бог, имал власт да ја сопре бурата на морето. Направил и многу други чуда на земјата, кои обичен човек не може да ги направи. Со тоа докажал дека навистина е Бог.

### Христос лекува болни

Луѓето Го препознаваа Христос. Каде и да појдеше, во села, во градови или населби донесуваа болни и Го молеа Христос да им дозволи да се допрат до алиштата Негови. Секој што се допираше до Него, оздравуваше.

### Христос нахрани пет илјади луѓе со пет леба и две риби

Христос секаде Го следеше многу народ, бидејќи луѓето Го видоа дека лекува болни, а сакаа да чујат и што проповеда. Така народот дојде по Него во едно пусто место покрај Галилејското Море.

Веќе се стемнуваше. Христос долго време говореше и излекува многу луѓе. Учениците Негови дојдоа кај Него и Му рекоа: „Местово е доста осамено, а и доцна е веќе. Пушти го народот да оди по селата и да си купи храна.“

Но, Христос им одговори: „Нема потреба да одат. Зашто вие не им дадете нешто да јадат?“ Учениците му рекоа: „Немаме ништо, освен пет леба и две риби.“ Христос им рече да Му ги донесат и му заповеда на народот да седне. Ги подигна очите кон небото, ги зеде петте леба и двете риби во своите раце и ги благослови. Се случи чудо: рибите и лебовите се умножија, така што имаше доволно за целиот дојден народ да се нахрани. Потоа учениците собраа дванаесет полни кошеви со останатите парчиња.



### Бог покажува кој е Христос

Христос се искачи на една висока планина заедно со неговите ученици Петар, Јаков и Јован. Таму пред нив Тој се преобрази. Лицето Му светеше како сонце, а алиштата негови станаа бели како светлина. Потоа се појавија двајца мажи кои зборуваа со Христос. Тие беа Мојсеј и Илија.

Тогаш Петар Му рече на Христос: „Господи, добро ни е да бидеме овде! Ако сакаш, јас ќе направам три колипки: една за Тебе, една за Мојсеј и една за Илија.“

И додека Петар зборуваше, ги засени светол облак и од облакот се слушна глас, кој велеше: „Овој е Мојот возљубен Син. Него послушајте Го!“
Кога **учениците** го слушнаа тоа, многу се уплашија и паднаа на земјата со лицето надолу. Христос им се приближи, ги допре и им рече: „Станете и не плашете се!“ Тие ги подигнаа своите очи и видоа дека Христос пак беше сам.

* Ова случување кога Господ Исус Христос се преобразил и покажал дека навистина е Бог, го славиме во православната црква на 19 август како празник наречен Преображение.

## Тајната вечера

Настапи празникот Пасха, времето кога луѓето си спомнуваа како Бог ги изведе Израелците од ропството во Египет. Тоа беше време кога многу Евреи одеа во Ерусалим. И Господ Исус Христос дојде со своите апостоли во Ерусалим за да ја празнува Пасхата.

Празникот Пасха почнуваше навечер со празнична вечера, па затоа учениците Го прашаа Христос каде сака да ја подготват пасхалната вечера. Христос им рече на двајца од Неговите ученици: „Отидете в град. Таму ќе ве сретне еден човек, што ќе носи стомна со вода. Одете по него и кога ќе влезете во една куќа домаќинот ќе ви покаже голема соба, веќе подготвена. Ете, таму ќе ја подготвите пасхалната вечера." Учениците отидоа во град и најдоа сѐ како што им беше рекол Христос, па така почнаа да ја подготвуваат пасхалната вечера.



**Христос и Дванаесетте апостоли на Тајната вечера**

Таа ноќ Христос ја помина со своите ученици. Тој знаеше дека е дојдено времето за да го остави светот и да се врати при Својот Отец на небото. Пред вечерата Христос им ги измил нозете на своите ученици. Со тоа, не само што ја покажал својата љубов кон учениците, туку им дал и пример на смирение, односно дека не треба да се сметаме за понижени себе си ако им служиме на другите луѓе.

Господ Исус Христос на оваа вечера ја востановил Светата тајна причест и затоа таа се нарекува и Тајна вечера. На вечерата, додека јаделе, Христос земал леб, Го благословил според еврејскиот обичај, Го прекршил и им дал на учениците, велејќи: „Земете и јадете, ова е Моето тело". Потоа ја земал и чашата наполнета со вино, заблагодарил и им дал на учениците да пијат, велејќи: „Пијте од неа сите, зашто тоа е Мојата крв, крвта на Новиот завет, која ќе биде пролеана за вас и за мнозина за прошка на гревовите!" На вечерата, Христос им претскажал на своите апостоли дека еден од нив ќе Го предаде (Тоа бил апостолот Јуда, кој Го предал Христос за 30 сребреници).

** Така е опишан настанот кој го означува почетокот на новите времиња. Зборовите кои ги изрекол Христос ние ги слушаме на секоја Литургија кога се осветува Светата причест.*

** Во спомен, пак, на овој настан, кога Господ Исус Христос ја востановил Светата тајна Причест ние го славиме празникот Велики Четврток.*

### Предавството на Јуда

Додека Христос сè уште се молеше во Маслиновата Гора, Јуда Искариот дојде, а со него имаше многу народ со мечеви и стапови. Јуда претходно им беше рекол дека ќе го познаат Христос по тоа што тој ќе Го целива и тоа ќе биде знак за нив да Го фатат. Јуда веднаш дојде кај Христос и го целива, велејќи: „Радувај се Учителе!“ Во истиот час толпата го грабна Христос и Му ги врзаа рацете. Еден од Неговите ученици го извади мечот и му го отсече увото на еден од слугите. Христос им рече: „Зарем Јас сум разбојник, па требаше да дојдете со мечови и стапови за да Ме фатите?“ Секој ден бев со вас во храмот поучувајќи и тогаш не ме фативте.“ И Христос му го излечи увото на слугата.

Тогаш сите ученици Го оставија Христос и се разбегаа од страв.





### Прашања за повторување:

1. Каков живот живеел Господ Исус Христос на земјата?
2. Со што го потврдил своето учење Господ Исус Христос?
3. Дали ги разбирале луѓето Исусовите поуки?
4. Што го поучувал Христос народот во неговата Беседа на Гората?
5. Дали ги сакал Христос децата?
6. Какви чуда правел Христос?
7. Во чест на кој настан го славиме празникот Преображение?
8. Што се случило на Тајната вечера?
9. Кој од апостолите го предал Христос?
10. Што направија учениците кога Христос беше уапсен?

## 4. ХРИСТОВАТА СМРТ И ВОСКРЕСЕНИЕ

### *Христовите страдања и смрт*

Војниците го фатиле Христос и го донеле пред римскиот управник Понтиј Пилат. Пилат немал никаков приговор против Христос и можел да Го ослободи, но знаејќи дека еврејските свештеници сакаат да Го убијат, а и од страв да не му откажат послушност доколку Го ослободи, решил да Го осуди со распнување на крст. Казната со распнување на крст, во тоа време, била најсурова и најсрамна казна. Со таква смрт, во тоа време се казнувале само најголемите разбојници. Христовото измачување од војниците било страшно. На главата Му ставиле трнов венец, и цело време бил камшикуван по телото. Додека војниците Го измачувале Христос се молел и за нив, велејќи: „Оче, опрости им, оти не знаат што прават". Потоа Христос бил распнат на крстот, кој Самиот го носел на рамо на местото наречено Голгота. Христос бил распнат помеѓу двајца разбојници, и над плочата на крстот Христов ставиле натпис што го означувал мотивот поради кој римскиот закон Го осудува на смрт: „Исус Назареец, цар Јудејски".



Распетие Христово

Пресвета Богородица - Неговата мајка, апостолот Јован - саканиот ученик Христов и светите жени присуствувале на сите Христови страдања и распнувањето. На крстот Христос умрел, откако претходно ги изговорил зборовите: „Оче, во Твоите раце Го предавам Својот дух!"

**Денот кога беше распнат Господ Исус Христос во православната црква го одбележуваме како Велики Петок. Тоа е најтажниот ден во годината за сите православни христијани, бидејќи на тој ден се сеќаваме на маките и страдањата на Христос, како и на Неговата смрт на крстот.*

** Зошто страдаше и зошто умре Христос? Тој не направи никому ништо лошо, а сепак беше осуден како најголем злосторник, пострада и умре. Треба да знаеме дека Христос иако безгрешен, дозволи да пострада и да умре заради нашите гревови. Светиот крст Христов е свет жртвеник, на кој Божјиот Син се принесе Себеси како жртва и оттаму доаѓа големото почитување на крстот во Христијанската религија.*



Композиција Оплакување Христово - фрескопис од манастирот „Св. Пантелејмон", Нерези

## *Христовото воскресение*



Христос откако умре, неговите пријатели Го положија во гроб. Гробот Христов беше будно чуван од римските војници, за да не може никој да го украде телото Исусово. По завршувањето на саботата, односно три дена по Неговата смрт, Господ Исус Христос со силата на Своето Божество воскресна од мртвите. Неговото човечко тело се преобразило и Тој излегол од гробот без да го помрдне каменот со кој бил затворен гробот. Утредента рано, во неделата, неколку жени - мироносци, меѓу кои и Марија Магдалена, дошле на гробот, за да го помажат со свето миро Христовото тело, според еврејскиот обичај. Но, во гробот не го нашле Исусовото тело. Ангел Господов им се јавил и им ја кажал радосната вест дека Христос воскресна. Мироносците радосни потрчале кај апостолите и им ја соопштиле оваа радосна вест.

** За Христовото воскресение прочитајте ги од Библијата следниве текстови: Мт. 28,1-15; Мк. 16,1-11; Лк. 24,1-12; Јн. 20,1-18.*

## *Значењето на Христовото воскресение за нас луѓето*

Со своето чудесно воскресение Господ Исус Христос ја победил смртта и со тоа и на нас ни го отворил патот кон вечниот живот. Тоа е целта на нашата вера и ние христијаните се надеваме на тоа. Затоа Христовото воскресение е суштината на целото христијанско верување и учење, или како што светиот апостол Павле вели: „Ако Христос не воскреснеше, празна ќе беше нашата вера“.



Ангелот го објавува Христовото воскресение

## *Како го празнуваме Христовото воскресение - Велигден?*

Во светлината на воскресенското празнување ни се открива целата Божја љубов кон човекот и светот. Во македонскиот јазик зборот Велигден значи голем ден, ден на голем настан, ден кога Господ Исус Христос воскреснал од мртвите и со смртта, смртта ја победил.



На Велигден му претходи велигденскиот пост, и за тоа време преку самоконтрола, преку воздржување од телесни задоволства и од обилна и мрсна храна, се подготвуваме да го дочекаме Велигден и да ја примиме Светата Причест. Нашата вера претставува одговор на Христовата љубов кон нас.

## Велигденски обичаи

Во велигденските обичаи и верувања значајно место имаат и црвените велигденски јајца. Кај сите народи јајцето претставува извор на животот. Велигденските јајца се бојадисуваат со црвена боја, бидејќи се смета дека таа ја симболизира Христовата крв. Црвеното велигденско јајце заедно со поздравот „Христос воскресе“ прва го употребила Марија Магдалена, жената која што прва дознала дека Христос воскреснал од гробот и им ја соопштила веста на апостолите за Христовото воскресение. Подоцна, кога отишла во Рим и таму го проповедала христијанството, таа му дала црвено јајце на римскиот император Тибериј и го поздравила со поздравот „Христос воскресе“. Следејќи го нејзиниот пример и ние христијаните на Велигден се поздравуваме со истиот тој поздрав „Христос воскресе!“, на кој ни се одговара со отпоздравот „Навистина воскресе!“



** Раскажи како го празнувате празникот Велигден во вашето семејство.*

## Прашања за повторување:

1. Кој го осудил Господ Исус Христос?
2. На каква казна бил неправедно осуден Господ Исус Христос?
3. На кој празник православните христијани си спомнуваат за Христвите страдања и распетие?
4. Кој го чувал Христовиот гроб?
5. Што се случило три дни после Христовата смрт?
6. Што славиме на празникот Велигден?
7. Како се припремаме за празникот Велигден?
8. Зашто се фарбаат црвени јајца за Велигден?
9. Како се поздравуваат христијаните за Велигден?

## 5. ЦРКВАТА ГО ПРОДОЛЖУВА ХРИСТОВОТО ДЕЛО

### Христовото вознесение

После воскресението, Христос неколкупати им се јавувал на своите ученици. Откако поминале четириесет дена од Неговото воскресение, апостолите се собрале во еден дом во Ерусалим. Господ Исус Христос им се јавил и ги поучувал, велејќи им дека тоа што било проречено во Стариот завет се исполнило: Христос пострадал, умрел и воскреснал три дена потоа. А потоа им рекол: „Вие сте сведоци на ова. Одете по целиот свет и проповедајте го Евангелието (учењето Христово) на сите луѓе. Кој ќе поверува и ќе се крсти ќе биде спасен!“ Потоа Спасителот Христос им ветил дека наскоро ќе го испрати на нив Светиот Дух.



Христос им ги кажа овие работи, а потоа отиде заедно со апостолите на Маслиновата Гора. Ги подигна рацете Свои и ги благослови. И додека ги благословуваше учениците, Тој почна да се подига кон небото. Апостолите Го гледаа како се вознесува, сè додека облак не Го скри од нивните очи.

Така, Господ и Спасителот наш Исус Христос се вознел со своето човечко тело на небесата и седнал од десната страна на Бога Отецот. Неговата човечка душа и тело ја примиле истата слава, неразделива од Неговото божество. Додека со својата Божјата природа Тој секогаш бил и ќе биде присутен на небото и насекаде.

* Празникот на Христовото вознесение православната црква го празнува четириесет дена после Велигден. Овој празник во црквата уште е познат и како Спасовден.

### Основање на Христовата црква

Поминале десет дена после Вознесението на Христос, или педесет дена после Неговото воскресение. Кај Евреите тогаш бил голем празник Педесетница. Во Ерусалим се собрал многу народ од различни земји за да го прослави овој празник. Сите апостоли, заедно со Пресвета Богородица и другите Христови ученици и многу верници биле собрани во една куќа во Ерусалим за да се помолат. Ненадејно од небото се слушнал шум, кој звучел како силен ветер и ја исполнил куќата. Потоа тие виделе огнени јазици кои застанале на секого од нив. сите се исполниле со Дух Свети и почнале да зборуваат на други јазици, според моќта со која ги благословил Светиот Дух.

Кога го слушнале тој шум, многу народ од целиот град се собрале заедно. Сите биле восхитени, бидејќи секој ги слушал апостолите да зборуваат на неговиот јазик. Тие се чудеа и се прашуваа еден со друг: „Што значи ова?“

Тогаш апостолот Петар станал и рекол: „Денес се исполни ветувањето Божјо! Исус е жив; Тој воскресна од мртвите. Тој ни го испрати Светиот Дух. Тој Дух ни дава моќ да зборуваме така што сите вие можете да нè разберете. Покајте се и крстете се во името на Исуса Христа за да ви се простат гревовите и да примите Дух Свети.“

Многу од луѓето кои беа присутни на овој чудесен настан сакаа да слушнат повеќе за Христос. Тие се крстија и почнаа да живеат заедно како големо семејство. Сите беа верни на учењето на апостолите, оддадени еден на друг, на молитвата и на даровите на Божјата благодат.

Од денот на слегувањето на Светиот Дух на земјата, христијанската религија со Божја помош почнала брзо да се шири. Поучени од Светиот Дух апостолите смело тргнале на различни страни од светот, надвор од Палестина за да им проповедаат на луѓето за Синот Божји Господ Исус Христос. Бог им помагал во тоа со големи и многубројни чуда. Многу луѓе се покрстувале и станувале христијани. Низ целата римска империја почнале да се формираат христијански заедници. Тоа биле првите христијани, а нивните заедници биле првите христијански цркви. За извршување на светите тајни и проповедање на христијанското учење, апостолите, преку ракополагање, во христијанските цркви поставиле епископи, свештеници и ѓакони.



* Благодатта на Светиот Дух, која била јасно дадена на апостолите во вид на огнени јазици, денес се дава во нашата Света православна црква на еден невидлив начин: преку светите тајни. Епископите и свештениците кои се следбеници на апостолите Христови, ни ја предаваат таа благодат на нас верниците.

* Слегувањето на Светиот Дух врз апостолите, православните христијани го празнуваат како роденден на Христовата црква. Овој празник го празнуваме педесетиот ден после Велигден, па оттаму се нарекува и Педесетница. Уште се нарекува и Света Троица, бидејќи на тој ден се открило светото дејство на Пресвета Троица и луѓето научиле да се поклонуваат и да ги прославуваат трите лица на единиот Бог: Отецот, Синот и Светиот Дух. На тој празник го украсуваме храмот и нашите домови со зеленило, а за време на богослужбата стоиме со цвеќе во рацете, искажувајќи ја нашата радост и благодарност кон Бога, бидејќи Тој со Својот Свет Дух го обновил човекот и преку крштението духовно го родил за нов живот.

**Прашања за повторување:**

1. Дали го виделе учениците Христос после неговото воскресение?
2. Што се случило четириесет дена после Христовото воскресение?
3. Што им заповедал Христос на апостолите пред да се вознесе?
4. Зошто го прославуваме празникот Спасовден?
5. Што се случило на педесеттиот ден по Христовото воскресение?
6. Со каков дар ги благословил Светиот Дух апостолите на Педесетница?
7. Како се предава благодатта на Светиот Дух денес во Црквата?
8. Кој празник го празнуваме како роденден на Црквата?

## 6. ОСНОВНИ ПОИМИ ЗА ПРАВОСЛАВНОТО ХРИСТИЈАНСКО УЧЕЊЕ

### Симвoл на верата

Како следбеници на Православната христијанска вера треба да знаеме во што и зошто веруваме и треба правилно да ја исповедаме верата. Само на тој начин ќе можеме да ја разликуваме вистинската вера од останатите лажни верувања. Тогаш ќе можеме да го разбереме и значењето на верата за нашиот живот и ќе сфатиме дека верата е најдобра мерка за вреднување на нашите дела; каква ни е верата, такви ќе ни бидат и делата. Добрите дела се израз на нашата љубов, а љубовта, пак, е основа на православната вера.

Основните вистини врз кои се темели Православната вера накратко се содржани во *Символот на верата*, кој е формулиран во првите векови од христијанството. Секој човек, кој сака да ја прими православната вера, за време на своето крштевање, задолжително треба да го исповеда Символот на верата. Него верниците го исповедаат јавно и во црквата, за време на Божествената литургија.

** Прочитајте го „Символот на верата“ заедно со вашиот вероучител.*

**СИМВОЛОТ НА ВЕРАТА**

Верувам во Единиот Бог Отец, Седржител, Творец на небото и на земјата, и на с# видливо и невидливо;
И во Единиот Господ Исус Христос, Син Божји, Единороден, Кој е роден од Отецот пред сите векови; Светлина од Светлина, вистински Бог од вистинскиот Бог, роден, нестворен, единосуштен на Отецот, преку Кого с# станало;
Кој заради нас луѓето и заради нашето спасение, слезе од небесата и се воплоти од Светиот Дух и Марија Дева, и стана човек;
И беше распнат заради нас во времето на Понтиј Пилат, и страдаше и беше погребан;
И воскресна во третиот ден, според Писмото;
И се вознесе на небесата, и седи оддесно на Отецот;
И пак ќе дојде со слава, да им суди на живите и мртвите, и Неговото царство не ќе има крај;
И во Светиот Дух, Господ, Кој живот твори, Кој излегува од Отецот, на Кого се поклонуваме и Го славиме заедно со Отецот и Синот и Кој говорел преку пророците;
Во една света, соборна, и апостолска Црква;
Исповедувам едно крштение, за прошка на гревовите;
Го чекам воскресението на мртвите;
И животот на идниот век. Амин.

**Не обидувај се веднаш да го разбереш значењето на сите членови од „Символот на верата“. Она што не ти е јасно, со текот на времето, а и преку часовите по веронаука ќе ти стане појасно.*



***Крстот*** е основниот знак по кој луѓето дознаваат дека ние сме христијани. Тој е еден од најсветите предмети во Црквата. Господ Исус Христос беше распнат на крст и затоа нашата љубов кон Христос Спасителот ја изразуваме со почитувањето на знакот на чесниот крст.

## Крштевање

Ако некој сака да постане православен христијанин, тој најпрвин треба да ја прими светата тајна Крштевање. Христијанската Црква ја востановила светата тајна крштевање за секое човечко битие. Преку крштевањето се постанува член на Христовата Црква и тогаш душата на новокрстениот се очистува од секаков грев. Со крштевањето ние постануваме Божји чеда. Оваа света тајна ја востановил Господ Исус Христос, Кој крштевајќи се во реката Јордан ни дал пример како треба и ние да го следиме. Светата тајна крштевање е такво свештено дејствие, со кое човекот, кој верува во Господ Исус Христос, преку трикратно потопување на телото во вода и со призивањето на Пресвета Троица, се крштева во името на Бога: Отецот, Синот и Светиот Дух.



Крштевањето го нарекуваме и духовно раѓање, бидејќи како што човекот се раѓа само еднаш, така и оваа света тајна над човекот се извршува само еднаш во животот - како што рекол апостолот Павле: „Еден Господ, една вера, едно крштение“ (Ефес. 4,4).

## *Пост*

Постот е еден од основните белези на православното христијанство. Тоа е воздржување од храна, која е од животинско потекло (месо, јајца, млеко и млечни производи). Таква е телесната страна на постот, но, постот има и духовна страна: воздржување од лоши мисли, желби и дела; умножување на молитвите и правење на добри дела. Целта на постот е да го очистиме нашето тело и да ја зајакнеме нашата добра волја. Постот е востановен во чест на Бога, на Пресвета Богородица или на светителите.

## *Молитва*

Молитвата е разговор на човекот со Бога. На Бога може да Му се молиме насекаде; и дома, и во Црква и на пат, затоа што Бог се наоѓа насекаде. Секој христијанин треба да се моли секојдневно, наутро, навечер, пред и после јадење, пред започнување и по завршување со учењето или со работата... Оваа молитва се вика домашна или лична молитва. Но, кога одиме во Црква, таму ние се молиме сите заедно (соборно), затоа оваа молитва се нарекува уште и соборна или црковна.

*Како треба да се молиме нè научил Самиот наш Господ Исус Христос кога ја изговорил молитвата „Оче наш“. Затоа оваа молитва ја нарекуваме Господова молитва.

Господ Исус Христос вака ги поучил луѓето:

„Бог е твојот небесен Отец. Тој знае што ти е потребно, дури и пред да побараш од Него. Така, кога се молите, не треба многу да говорите, туку молете се вака:



Оче наш, Кој си на небесата,
да се свети името Твое.
Да дојде царството Твое, да биде волјата Твоја,
како на небото, така и на земјата.
Лебот наш насушен дај ни го денес;
и прости ни ги долговите наши,
како што им ги проштеваме и ние
на нашите должници;
и не нè воведи во искушение,
но избави нè од лукавиот.

## *Храм*

Храмот е место во кое христијанските верници се собираат на заедничка молитва или богослужба. Тој е „Божји дом“ – дом посветен за молитва, во кој што се извршуваат богослужбите. Во него престојува Божјата благодат, која ни се дава преку свештенослужителите кога ги извршуваат светите богослуженија. Храмот уште се нарекува „небо на земјата“ бидејќи во него постојано е присутен небесниот Бог. Кровот на храмот најчесто е направен во вид на заоблен свод, со една или повеќе куполи, кои го изобразуваат небото. На врвот од куполата е поставен крст во слава на главата на Црквата - Господ Исус Христос. Во близина на храмот обично е изградена и камбанарија, односно кула на која висат ѕвона. Ѕвоното на камбанаријата служи за да ги повикува верниците на молитва - на богослужба. Самиот храм од внатре е поделен на три дела: припрата, среден дел на храмот и олтар, каде што свештенослужителите ги извршуваат најсветите работи од богослужбите и каде што се наоѓа најсветото место во храмот Светиот Престол. Олтарот е одделен од средниот дел на храмот со иконостас, кој се состои од неколку реда икони и од три



Соборен храм „Св. Климент Охридски“, Скопје

врати. Средната врата на иконостасот се нарекува царски двери, посветена на Самиот Господ Исус Христос - Царот на славата и низ нив освен на свештенослужителите, не му е дозволено никому друг да влегува. А двете споредни врати во олтарот водат: левата кон жртвеникот, а десната кон ѓаконикот во олтарот.

### Црква

Изворниот збор на поимот „црква“ воопшто не е поврзан со некаква градба, туку со самите верници. Зборот „црква“ (на старогрчки јазик: εκκλησία, како што е запишан во Библијата) значи „собир на повиканите“. Оттаму може да кажеме дека Црквата е собир на верниците на едно место за да Му се молат и да Го прославуваат Бога. Затоа Црквата се нарекува уште „Христово тело“, чија глава е Самиот Христос.

### Свештенослужители

Свештенослужители се оние луѓе кои се посветени од Бога за извршување на светите богослужби и светите тајни. Свештените лица се од машки пол. Тие се исполнети со богопочитување кон извршувањето на божествените тајни и поучување на луѓето. Свештенослужителите треба да бидат пример на верниците во правењето добри и богоугодни дела. Во свештенството постојат три степени: ѓаконски, свештенички или презвитерски и епископски или архијерејски (владика).



### Манастир и монаштво

Монаштвото е начин на живеење, посветен на молитва и на духовен подвиг. Монасите живеат во безбрачност и се одрекуваат од световниот живот. Тие живеат во манастирите и постојано му се молат на Бога за нивно и за спасение на сите луѓе во светот. Манастирот е свето место каде што живеат монасите во подвиг, пост, молитва, целомудреност, послушност и сиромаштво.

### Икони, фрески, резби и мозаици

Во храмот на иконостасот или по ѕидовите, како и во многу христијански домови на определено место, стојат светите икони пред кои ние се молиме. Икона или образ се нарекува сликата на која е нацртан ликот на Господ Исус Христос, на Мајката Божја, на ангелите или на светителите. Иконите најчесто се сликаат на дрвена плоча со природни земјени бои. Македонската збирка на икони, особено Охридската е една од највредните во светот. По Синајската и Московската збирка икони, таа е трета по вредност во православниот свет.



Икона „Св. Богородица Пелагонитиса“

Освен на дрвена плоча, иконите може да бидат насликани и на ѕидот во храмовите. Таквата изобразба се нарекува фреска. Македонија спаѓа меѓу земјите со најубаво сочуван византиски фрескопис; главно, во периодот помеѓу XI и XVI век.

Зачувани се повеќе илјадници квадратни метри фрескоживопис, од кои поголемиот дел се во многу добра состојба, и претставуваат ремек дела на Македонската живописна школа.

Во богатото црковно наследство на Македонија и резбата зазема посебно место како значајна уметничка гранка со вековна традиција. Најстарите зачувани творби во резба кај нас потекнуваат од XIV век и се наоѓаат во манастирот Свети Јован Бигорски во Дебарско, Свети Гаврил Лесновски и црквата Свети Спас во Скопје.

Мозаикот, пак, претставува редење природен камен во разни орнаменти или слики. Овие камчиња се втиснуваат во сѐ уште свеж малтер. Многу македонски цркви и манастири ги красат мозаици со библиска содржина.



Иконостас во резба – Бигорски манастир

**Прашања за повторување:**

1. Каде се содржат основните вистини на Православната христијанска вера?
2. Што претставува молитвата?
3. Каде одиме за да се помолиме заеднички со другите православни верници?
4. Кој ја кажал Господовата молитва и со каква цел?
5. Што е симбол на христијанството?
6. Како се станува православен христијанин?
7. Што претставува постот во православната вера?
8. Што е храм, а што црква?
9. Кои луѓе ги нарекуваме свештенослужители?
10. Кои луѓе ги нарекуваме монаси?
11. Каде живеат монасите?
13. Што е икона?
14. На што се цртаат фреските?
15. Каде се наоѓаат најстарите зачувани резби во Македонија?
16. Како се изработува мозаик?

# 7. ХРИСТИЈАНСТВОТО ВО МАКЕДОНИЈА



Проповедта на апостолот Павле во Македонија

## *Христијанизација на Македонија; светиот апостол Павле*

Македонија е првата земја во Европа која го примила христијанството. Тоа се случило отприлика две и пол децении по Воскресението Христово. Во 51-та година, светиот апостол Павле ја посетил Македонија и го започнал ширењето на христијанството, најпрвин кај нас, а потоа и кај другите народи во Европа. Во книгата од Новиот завет: *Дела на светите апостоли* е запишано дека светиот апостол Павле ја посетил Македонија за време на неговото Второ мисионерско патување. Тој имал видение, на јаве, а не на сон, кога бил повикан од еден човек Македонец со зборовите: „Премини во Македонија и помогни ни!“ (Дела 16, 8-10). Во Македонија, која во тоа време била под римска власт, апостолот Павле најпрво го посетил градот Филипи. Тој тука проповедал и покрстил многу Македонци. Ја оформил Црквата во Филипи и тоа е првата црква на европско тло. Христијанството, апостолот Павле во Македонија го проповедал и во градовите Неапол, Анфиполи, Солун и Верија. Но, и подоцна, кога апостолот Павле заминал од Македонија, не престанал да се грижи за македонските христијани, кои ги чувствувал како свои духовни чеда. Тој толку многу ги возљубил Македонците што им напишал дури и три посланија: Првото и Второто послание до Солуњаните и Посланието до Филипјаните.

Кога им пишува на Филипјаните, апостолот Павле, првата македонска црква ја нарекува „радост моја и венец“ (Филип. 4,1), а на Македонците им вели и им порачува: „Бог ми е сведок колку многу ве сакам сите вас со љубовта на Исус Христос... Живејте само достојно за Христовото Евангелие, та ако дојдам и ве видам, или отсуствувам, да чујам за вас дека стоите во еден дух, борејќи се еднодушно за евангелската вера“ (Филип. 1,8,27).



Градот Филипи, каде светиот апостол Павле ја основал првата црква во Македонија и во Европа

## *Лидија од Македонија - прва покрстена христијанка во Европа од апостолот Павле*



Света Лидија – првата Европјанка која се покрстила

Светиот апостол Павле кога го проповедал Евангелието во Филипи, прва која се покрстила, заедно со своето семејство, била Лидија. Таа била по потекло од градот Тиатир (Мала Азија), а живеела во Филипи и била многу богата, но скромна и богобојазлива жена. Апостол Павле, заедно со своите придружници Сила, Тимотеј и Лука, кога дошле во Македонија, отседнале во домот на благочестивата Лидија. Светиот апостолот Павле во куќата на Лидија се среќавал со покрстените христијани од Филипи и откако ракоположил свештеници и ѓакони го напуштил градот, оставајќи ја новоформираната црква во добри раце. Така, семејството на Лидија станало Првата христијанска црква во Македонија и во Европа, а нејзиниот дом станал првиот христијански храм на македонска почва.

**Лидија, со својата силна вера, докажала дека улогата на жената како сопруга и мајка во христијанството е многу значајна и по нејзиниот пример, и денес нашите мајки, кај своите деца први ја всадуваат љубовта кон Бога.*

## *Светиот апостол и евангелист Лука*

Се претпоставува дека светиот апостол и евангелист Лука, по народност бил Македонец, од градот Филипи. Тој бил високообразован човек, лекар по професија, и се познавал со светиот апостол Павле уште од времето на неговите студии. За време на делото на Господ Исус Христос на земјата, свети Лука дошол во Ерусалим и таму Го видел Спасителот лице в лице, ја чул Неговата спасоносна наука и станал сведок на Неговите чудесни дела. Откако поверувал во Господ, бил вброjан меѓу апостолите и бил пратен на проповед. Апостолот Павле при неговото Второ мисионерско патување, со себе во придружба го земал и Лука. Кога дошле во Филипи, апостол Павле го оставил Лука тука да се грижи за новоформираната Црква и станал прв епископ во Македонија, на Црквата во Филипи. Тој ја иконописал


Свети апостол и евангелист Лука

Пресвета Богородица трипати, ги иконописал светите апостоли Петар и Павле и затоа го сметаме за основач на христијанскиот иконопис. Од него имаме напишано и две библиски книги: *Светото евангелие според Лука* и *Делата на светите апостоли.*

** Со помош на наставникот по веронаука одберете и прочитајте некои делови од книгата на апостолот Лука: Дела на светите апостоли. Дознајте како биле радосни и одговорни апостолите кога ја ширеле евангелската вистина за Христос. Такво чувство нека ве облева и вас секогаш кога ќе зборувате за Бога.*




## Други македонски светители

Свети Еразмо Охридски, свети Прохор Пчински, свети Гаврил Лесновски, свети Јоаким Осоговски, свети Нектариј Битолски, свети Ѓорѓи Кратовски, света Злата Мегленска и други се исто така светители од Македонија, кои со својот живот и со својата вера ја посведочиле Христовата наука пред македонскиот народ. На нив постојано се сеќаваме и ден денес. Учиме и земаме пример за нашето однесување во верата од нивниот богоугоден живот и им се молиме да се застапуваат за нас пред Бога.

## Прашања за повторување:

1. Која е првата земја во Европа која го примила христијанството?
2. Кој од Христовите апостоли ја посетил Македонија?
3. Во која година започнало ширењето на христијанството во Македонија?
4. Какво видение имал светиот апостол Павле пред да дојде во Македонија?
5. Во кои македонски градови свети апостол Павле го проповедал христијанството?
6. Како ја нарекува првата македонска црква светиот апостол Павле во неговото Послание до Филипјаните?
7. Кој прв се покрстил, кога светиот апостол Павле го проповедал Евангелието во Филипи, Македонија?
8. Кој бил светиот апостол Лука?
9. Кој станал прв епископ на црквата во Филипи?
10. Кои други македонски светители ги знаеш?

# 8. МАКЕДОНСКИ СВЕТИТЕЛИ

## Светители - свети луѓе

Освен од Пресвета Богородица, ние христијаните бараме застапништво во молитвите пред Бога и од светителите. Тоа се луѓе кои со својот праведен живот на земјата Му угодиле на Бога и вистински Го засакале Него и луѓето. Светителите ги именуваме со различни имиња, според тоа на кој начин Му угодиле на Бога: пророци, апостоли, маченици, светители, преподобни, бесребреници, блажени, праведници и сл. Во христијанската иконографија светителите се прикажани со ореол на главата.

** За кои свети луѓе досега си слушнал? Знаеш ли да раскажеш нешто за некој светител?*

## Светите рамноапостоли и просветители Кирил и Методиј Солунски

Со огромна почит и достоинство, целиот словенски свет го слави делото на солунските браќа светите Кирил и Методиј. Тие први им го доближиле Божјото Слово на словенските народи на нивниот мајчин јазик. За таа цел, ја составиле словенската азбука и почнале да ги преведуваат црковните книги од грчки на словенски јазик. Во богослужбата, тие го вовеле словенскиот јазик како рамноправен јазик со останатите јазици: еврејскиот, грчкиот и латинскиот. Со нивното дело заслужено се издигнале на највисокиот христијански светителски пиедестал. Поради нивната дејност во просветителството и покрстувањето на словенските народи нив уште ги нарекуваме и учители и просветители, како и рамноапостоли (рамни на апостолите). Во нивната просветителска мисија, најмногу им помагале нивните петмина прочуени ученици - соработници: познатите светители Климент, Наум, Сава, Горазд, и Ангеларијј и сите заедно Црквата ги слави како свети Седмочисленици.



Светите браќа Кирил и Методиј

** По смртта на светите браќа Кирил и Методиј, просветителската дејност помеѓу Словените ја продолжиле нивните ученици. Од нив двајца - светите Климент и Наум Охридски дошле во Македонија и се грижеле духовно да го препородат и да го просветат македонскиот народ.*

## Свети Климент Охридски

Еден од најталентираните, како и најревносен ученик на светите браќа Кирил и Методиј бил свети Климент Охридски. Тој во сѐ бил доследен на своите учители и сестрано ги следел во нивната просветителска и мисионерска дејност меѓу Словените. Во 886 година, кога престојувал во Рим, се здобил со свештенички чин. Истата година дошол во западна Македонија, во градот Охрид, каде развил голема архипастирска и просветителска дејност за целата поблиска и подалечна околина. Тој се истакнал како родоначалник и учител на средновековната македонска книжевност, како добар свештенослужител, со стремеж во сѐ да го поучи македонскиот народ и како органи-

затор на Македонската православна црква. Свети Климент ја создал кирилицата, која ја правел врз основа на грчката азбука, но со модифицирани букви за приспособување кон словенските гласовни карактеристики.


Свети Климент Охридски


Гробот на свети Климент во црквата „Свети Климент и Свети Пантелејмон“ на Плаошник, Охрид

## Охридски Универзитет – прв Универзитет во Европа

Во Охрид, на Плаошник, свети Климент подигнал манастир посветен на свети Пантелејмон и таму го основал првиот Европски универзитет. Од овој Универзитет излегле подготвени околу 3.500 ученици. Тие ги препишувале книгите со словенски букви за словенскиот народ. На Охридскиот Универзитет, освен книжевноста, се изучувале и други науки. Умниот свети Климент распоредувал по 300 ученици во сите краишта од Македонија и на тој начин успевал пошироко да ја негува и да ја шири писменоста. Учениците, покрај другото, се занимавале и со организирање на македонските цркви, според упатствата на нивниот учител свети Климент. Покрај Охрид и охридско, со бројни црковни градби се здобиле и други места низ цела Македонија до кои допирале учениците на светиот Климент.

Свети Климент, откривајќи дека народот не е доволно упатен во вистинската христијанска вера, со своите проповеди во црквите постојано ги поучувал. Во 893 година тој го напуштил учителското место во Охрид и бил назначен за прв словенски епископ во Велика, како епископ Велички, а на неговото место во Охрид продолжил да работи неговиот сопатник и брат во Христос - свети Наум Охридски. После долгогодишна работа и служење на Бога, свети Климент се упокоил мирно, во 916 година. Денес, неговите чудотворни мошти се наоѓаат во црквата „Св. Климент“ на Плаошник во Охрид.

** Во чест на свети Климент Охридски, во Р. Македонија многу училишта, улици и државни институции го носат неговото име: Соборниот Архиепископски храм во Скопје, црквата на Плаошник, Универзитетот во Битола, Народната и универзитетска библиотека, Православниот богословски факултет, Македонската богословија и др.*



Црквата „Свети Климент и Свети Пантелејмон“ на Плаошник, Охрид

## *Свети Наум Охридски*



Свети Наум Охридски

Животниот пат на свети Наум Охридски тече паралелно со Климентовиот. И свети Наум учествувал во Моравската мисија, по чие завршување бил некое време во Бугарија, а оттаму дошол во Охрид, каде му се приклучил на свети Климент во работата на Охридскиот Универзитет. Свети Наум бил познат како учител, организатор на црковниот живот, просветата и културата во Македонија.

Починал 910 година во манастирот „Свети Наум“, кој самиот го изградил на брегот на Охридското Езеро.

### Прашања за повторување:

1.Кои луѓе Црквата ги нарекува светители?
2. Од кого бил воведен словенскиот јазик во Богослужбата?
3. Зашто светите браќа Кирил и Методиј ги нарекуваме рамноапостоли?
4. Кои двајца ученици на светите браќа Кирил и Методиј, дошле во Македонија за да се грижат за духовното просветување на народот?
5. Кој ја создал кирилицата?
6. Кој го основал Охридскиот Универзитет?
7. За што бил назначен свети Климент Охридски во 893 година?
8. Кој продолжил да работи на местото на свети Климент на Охридскиот Универзитет?
9. Каде се наоѓаат моштите на свети Климент Охридски денес?
10. Кој го изградил манастирот „Свети Наум“ на брегот од Охридското Езеро?

# 9. СОДРЖИНА И ПОДЕЛБА НА БИБЛИЈАТА

## Свето писмо = Библија



Најважна и најсвета книга за нас христијаните е *Светото писмо.* Тоа се нарекува „свето“ бидејќи го содржи Божјото откровение, кое е дар од Бога и е дадено за нас луѓето. Бог ни го дал Светото писмо со цел да ни го открие Својот вечен план за нашата вера во Неговиот Син, Господ Исус Христос, Кој дојде на земјата за да го спаси човечкиот род. Светото писмо уште се нарекува и *Библија,* според грчкиот збор βίβλος што значи „книга“. Библијата, бидејќи зборува за Бога, наречено е уште и „Книга над книгите“!

## Божји зборови

Светото писмо е Божји збор кој говори за верата и правдата, за страдањата и за трпението и сведоштвата за преголемата Божја љубов кон луѓето. Тоа има поучителен карактер и е сигурен патоводител во нашиот живот. Во него и преку него наоѓаме одговор на многу прашања што се однесуваат на нас луѓето и на целиот свет. Бидејќи Светото писмо им е дадено на луѓето за да живеат според него, тоа уште се нарекува и „Книга на животот“. Светото писмо просветува, усовршува и осветува.

Составено е од 77 книги кои се поделени на два дела: Стар и Нов Завет. Во период од околу илјада и шестотини години, седумдесетте и седум книги на Светото писмо биле пишувани од луѓе кои живееле во различни земји и зборувале на различни јазици. Но, Бог на секој од писателите му зборувал на неговиот јазик и затоа пораката на сите писатели на Светото писмо е иста.

** Во Светото писмо на Новиот завет Македонија и Македонците се спомнуваат 28 пати во 24 стихови. Затоа со право Македонија е наречена библиска земја и лулка на христијанството во Европа, а Македонците - библиски народ.*

*** Со помош на твојот наставник пронајди ги стиховите во Библијата каде се зборува за Македонија и Македонците и заеднички прочитајте ги (Дела 16,9,10,12; 18,5; 19,21,22,29; 20,1-3; 27,2; Рим. 15,26; 1. Кор. 16,5; 2. Кор. 1,16; 2,13; 7,5; 8,1; 9,2-4; 11,9; Филип. 4,15; 1. Сол. 1,7-8; 4,10; 1. Тим. 1,3).*

## Светото писмо - секогаш актуелно

Има многу книги во светот, кои бргу застаруваат и се забораваат, но Светото писмо секогаш било и останува актуелно, бидејќи во него се содржани вечните вистини кои ни се откриени од Бога. Уште од најстаро време па до денес, Светото писмо им било инспирација и на голем број уметници и тоа во разни домени од уметничкото творештво. Тоа е вечен и непресушен извор на творечката мисла и инспирација за уметничката дејност низ историското опстојување и на нашиот народ во крилото на Македонската православна црква.

Библијата денес е најпреведуваната и најчитаната книга во светот. Речиси нема јазик во светот на кој таа веќе не е преведена. Неа ја читаат дури и луѓе кои не ѝ припаѓаат на христијанската религија. Тоа воопшто не е ни чудно, бидејќи ниту една друга книга не ѝ е рамна по мудроста, по нејзината поетска убавина или по современоста на историските и пророчките вистини. По Божја милост и нам, своевремено ни ја предадоа Библијата во превод првите словенски апостоли, светите браќа Кирил и Методиј, заедно со нивните ученици и соработници, меѓу кои

најпознатите за нас, свети Климент и свети Наум Охридски. Ние денес, го користиме современиот превод на Библијата на македонски јазик.

** Наставникот да ги запознае учениците со македонскиот превод на Светото писмо.*

## *Како да ја читаме Библијата?*

Нашиот однос кон Библијата треба да биде внимателен. Таа е света книга. Секое православно семејство би требало да има Библија и треба да ја чува на одредено место во својот дом. Пред да ја читаме Библијата ние треба да се помолиме и исполнети со вера и љубов кон Бога да побараме Бог да ни го просвети срцето со благодат за да можеме правилно да ги разбереме Божјите зборови. Кога го читаме Светото писмо треба да знаеме дека самиот Бог ни говори, а со читањето ние Му се молиме и разговараме со Него. Сѐ што ѝ недостасува на нашата душа, како и одговор на многу прашање, единствено можеме да најдеме во Библијата. Во неа нема ништо неважно, секој збор е апсолутна вистина, и таа може да ја очисти нашата душа, да нѐ освети и да нѐ препороди.




** Доколку во вашиот дом вие сѐ уште немате Библија, обиди се да заштедиш пари и ти да си ја купиш. Подари му Библија на твоето семејство. Немој да жалиш средства за да ја купиш оваа Света книга, зашто тоа е највредната инвестиција што ќе ја направиш! Преку запознавањето со библиските вистини ви се дава можност да ги научите христијанските вистини. Во Библијата за вас ќе најдете одговор на многу прашања од животот и тоа може многу да ви помогне да ги избегнете и да ги надминете тешкотиите, на кои би можеле да наидете уште во детските години. Исто така, читањето на оваа света книга, ќе ве исполни со посебна духовна ведрина и радост и постојано ќе се чувствувате среќни и благословени. Библијата нека ви стане ваше најомилено четиво. Имајте ја и читајте ја како извор на христијанските вредности - дома, во училиште и насекаде!*



### Прашања за повторување:

1. Зошто Библијата се нарекува Свето писмо?
2. Што значи зборот Библија?
3. За што говори Светото писмо?
4. Колку книги содржи Библијата?
5. Како е поделено Светото писмо?
6. Кој го напишал Светото писмо?
7. Дали Македонија и Македонците се споменати во Светото писмо?
8. Која книга е најчитана и најпреведувана во светот?
9. Кој ја превел Библијата на словенски јазик?
10. Каков треба да биде нашиот однос кон Библијата?

## ТЕМА IV: ЕТИЧКА ЗАСНОВАНОСТ НА ПРАВОСЛАВНОТО ХРИСТИЈАНСТВО

### 1. ЗАЕДНИЦА НА ЛУЃЕТО



Ако ја читаме Библијата, уште на првите страници ќе видиме дека Бог кога го создаде Адам рече: „Не е добро за човекот да биде сам", затоа Бог ја создаде и Ева. Човекот е создаден за да живее во заедница. Во општеството, живеејќи во заедница со другите луѓе, човекот се развива, расте, напредува, ги создава своите ставови, чувства и емоции. Најважно правило, за да ни биде добро во заедницата со другите луѓе е да се однесуваме со почит и разбирање кон другите. Секој човек е посебен во заедницата и се разликува од другите луѓе. Постојат многу разлики помеѓу луѓето. На пример, луѓето се разликуваат според полот, се разликуваат и според возраста, бојата на кожата, бојата на очите и косата, културата и нацијата на која ѝ припаѓаат, религијата во која веруваат... Сите овие разлики нè прават посебни и делуваат да се изградиме во личности со различни карактерни особини.

Иако постојат заеднички добра кон кои се стремат сите луѓе, сепак учевме дека етиката може да се разликува кај луѓето кои живеат во различни краеви на светот или припаѓаат на различни култури и религии. Затоа, не секогаш она што ние го сметаме за добро, е подеднакво вреднувано како добро и од некој друг човек. За христијаните, на пример, добро е да му се молат на Бога во црква, за муслиманите добро е да му се молат на Бога во џамија, а, пак, за Евреите добро е ако му се молат на Бога во синагога. За некои момчиња фудбалот е подобар спорт од кошарката, за некои девојчиња, пак, читањето книги е подобро од гледањето филмови, и уште многу други разлики. Животот во заедница бара од луѓето да имаат взаемно разбирање за сите разлики кои ги поседуваат. Нашите животни убедувања кои ги сметаме за добри и вредни, должни сме да ги извршуваме и да се раководиме според нив, но не смееме да ги наметнуваме на луѓето кои имаат различни убедувања и ставови во животот од нашите. Нивните вредности, кои се разликуваат од нашите должни сме да ги почитуваме.

* Дали си го гледал филмот за Робинзон Крусо или можеби си ја прочитал книгата? Можеш ли да раскажеш како се чувствуваше тој, сам на пустиот остров.

* Во дијалог со луѓето треба да се учиме да ги слушаме нивните чувства и потреби. Треба да се научиме да ги прифаќаме луѓето во нивната различност. Во твојата околина или на училиште, кога ќе запознаеш некои другарчиња кои се различни од тебе - различни по вера, боја на кожата или националност, прифати ги

онакви какви што се и немој да правиш разлика помеѓу никого. Сети се дека и тие, исто како тебе, ја сакаат играта, се радуваат кога ќе победат, на пример, во фудбал или кошарка или кога ќе добијат петка на училиште, а, пак, кога се болни се чувствуваат тажни и сл.

## Преку пријателствата се учиме на живот во заедница со различните

Пријателството е искрено другарување и слога помеѓу двајца или повеќе луѓе кои меѓусебно се почитуваат и сакаат. Од пријателите добиваме љубов, поддршка, разбирање, топла прегратка, утешителен збор и сето тоа нè прави среќни и задоволни во животот. Пријателот на својот пријател треба да му биде верен и постојан во пријателската љубов. Со пријателот се дели и радост и тага. На пријателот должни сме да му помогнеме секогаш кога тој има потреба од нашата помош. Да го утешиме кога е тажен, но и да се радуваме заедно со него за сите негови успеси. За потребите на нашите пријатели треба да имаме разбирање. Да ги почитуваме особините и карактеристиките по кои тие се разликуваат од нас, со ништо да не ги омаловажуваме или исмејуваме и доверливо да ја чуваме секоја пријателска тајна. За пријателите треба секогаш да најдеме време и постојано да се трудиме да стекнуваме нови пријателства. Бидејќи секое искрено пријателство е големо богатство, тоа треба да се сочува.

* Според еден грчки филозоф, човекот е онолку богат, колку што има вистински пријатели.

* Вистинскиот пријател со своите совети и со својот пример на добро однесување, го поттикнува другарот на добри дела.

* Не ни е вистински пријател оној кој не фали и тогаш кога правиме лошо, туку ни е вистински пријател оној кој за нашите погрешки пријателски нè опоменува!



**Пријатели**
**Ти и јас,**
**ако доведеш уште еден,**
**ќе бидеме тројца.**
**Ние сме група.**
**Создаваме еден**
**пријателски круг,**
**не постои ни почеток ни**
**крај.**

Што добиваме од пријателството?

- забава
- начин да се споделат чувствата
- учење на нови работи и вештини
- разбирање и поддршка
- чувство дека некому сме му потребни и корисни
- да бидеме свои
- љубов (пријателска)
- почитување на различноста
- охрабрување и искреност
- помагање
- утеха
- споделување на интересите и вредностите
- развој на соработка, толеранција и чувство на опростување



## Дали треба православните христијани да имаат пријатели од други вери?

Православните христијани се должни пријателски да се однесуваат кон сите луѓе, како кон тие што имаат друга вероисповед, така и кон оние кои не се верници. Православниот христијанин е должен да ја чува и да ја брани својата вера, но должен е и туѓото верско убедување да го почитува и да избегнува секаква прилика, која би можела да биде повод за верски расправи и непријателство. Својата православна вера треба да ја посведочи со својата побожност и со добрите дела на кои нѐ учи христијанството, па така, другите луѓе од неговиот живот и добрите дела да се уверат во вистинитоста на православието.

Православната христијанска вера секогаш го поддржува дијалогот и верското разбирање помеѓу сите народи. Православната црквата стои цврсто против сите оние кои го нарушуваат достоинството на човековиот живот и постапуваат спротивно на сите морални вредности. Сите луѓе во светот, без разлика на нивната религија, раса, национална припадност, боја на кожата, вероисповед и сл., се чеда Божји и се достојни за почит и достоинство.

* За почитувањето на сите луѓе многу важна работа е сопственото искуство. Најдобар начин за да видиме како се чувствува некој, кој е различен од нас е „играта на улоги", или да се замислиме и да се поставиме на негово место. Не постојам само јас. Постојат и други луѓе, кои исто така имаат свои права, чувства, вера и свои потреби. Не смееме да истакнуваме дека нашата потреба е поважна од потребите на другите. Во дијалог со луѓето треба да се учиме да ги слушаме другите и да имаме разбирање за нивните чувства и потреби. Треба да се научиме да ги прифаќаме луѓето во нивната различност.

*** Вежба за на час:**

Сети се на некое доживување од твоето детство кога си се почувствувал неправедно, тажно или повредено. Раскажи за тоа на твоето другарче кое седи до тебе. И твоето другарче нека ти раскаже едно такво негово доживување. Потрудете се внимателно да се сослушате еден со друг. Потоа сменете си ги улогите. Пред одделението ти раскажи го доживувањето на другарчето како тебе да ти се случило тоа, а другарчето нека го раскаже твоето доживување како негово. Раскажи и за тоа како се чувствуваше во улога на твоето другарче?

**Господ Исус Христос од нас бара да ги сакаме сите луѓе подеднакво, дури и непријателите. Всушност, двете најголеми заповеди кои ни ги дал Господ Исус Христос се: да Го сакаме Бога, со сето срце, со сета душа и со сиот разум и да ги сакаме другите луѓе како што се сакаме себеси.*

** За да ги научи луѓето да го сметаат за свој ближен секој друг човек, кој е од друга вера или друга народност, Господ Исус Христос ја кажал Параболата за милостивиот Самарјанин. Со оваа парабола, Тој нè учи и ние да бидеме сочувствителни и милосрдни кон сите луѓе.*

***Парабола за милостивиот Самарјанин***

„Стана еден законик и, искушувајќи Го, рече: ,Учителе, што да направам за да добијам живот вечен?' А Тој му рече: ,Што е напишано во Законот? Како читаш?' Тој одговори и рече: ,Возљуби Го Господа, твојот Бог, со сето свое срце, со сета своја душа, со сета своја сила и со сите свои помисли; и својот ближен како себеси!' Му кажа пак: ,Добро одговори: тоа прави го и ќе бидеш жив.' Но тој, сакајќи да се оправда, му рече на Исус: ,А кој е мојот ближен?' Исус му одговори и рече: ,Еден човек слегуваше од Ерусалим во Ерихон, и сретна разбојници, кои го соблекоа и му направија рани, и си отидоа, оставајќи го полумртов. Во тоа време, слегуваше по тој



пат еден свештеник и, кога го виде, си замина. Исто така и еден левит*, кога дојде на тоа место, се приближи, погледна и си отиде. Еден, пак, Самарјанин**, кој патуваше, кога дојде до него, го виде и се сожали. И кога се приближи, му ги преврза раните, поливајќи ги со елеј и со вино; па, откако го качи на добитокот свој, го однесе во гостилница и се погрижи за него. А утредента, на кинисување, извади два динарија, му ги даде на гостилничарот и му рече: ,Припази го; а ако потрошиш нешто повеќе, кога ќе се вратам, ќе ти платам.' ,Кој, пак, од тие тројца ти се чини дека му беше ближен на оној, што падна во рацете на разбојниците?' А тој одговори: ,Оној што му направи милост.' Исус му рече: ,Оди и ти прави така!'" (Лк. 10,25-37).

* левит - еврејски црковен служител

**Евреите, во тоа време, ги презирале Самарјаните, така што не седеле со нив на иста маса, ниту, пак, сакале да се дружат со нив.

** Господ Исус Христос проповедајќи и поучувајќи ги луѓето често се користел со параболи. Изразот „парабола“ е стручен термин со кој го означуваме начинот на сликовито изразување. Божјите тајни Господ Исус Христос им ги откривал на луѓето преку примери од секојдневниот живот за да можат полесно да ги разберат.*

**Запамети!**

За да изградиш искрени пријателства и да имаш многу пријатели, најпрво потруди се ти да бидеш вистински пријател. Сети се на златното правило: „Однесувај се спрема другите така, како што сакаш тие да се однесуваат кон тебе!“ Во другарувањето раководи се според ова правило.

**Како размислуваш за пријателството?**

1. Кое правило е најважно за да ни биде добро во заедница со другите?
2. Какви разлики постојат помеѓу луѓето?
3. Дали треба да ги почитуваме вредностите на луѓето кои се разликуваат од нашите?
4. Дали се дружиш со децата кои се различни од тебе?
5. Што е пријателство?
6. Какви должности имаме кон нашите пријатели?
7. Што добиваме од пријателството?
8. Дали православната вера дозволува да имаш пријатели од други вери?
9. Како треба да се однесуваш со луѓето од другите вери?

## 2. СЕМЕЈСТВО И СЕМЕЕН ЖИВОТ

Човекот не би можел да постои без другите луѓе, ниту, пак, може да се развива во човечноста. Затоа човекот создава семејство. Семејството е постаро од државата. Човекот, сопругот, сопругата, таткото, синот, мајката, ќерката и поимите, должности и доблести кои се својствени за семејството постоеле уште пред семејството да се развие во народ и да се образува државата. Може да заклучиме дека семејството, всушност претставува основна клетка на секое општество. Ако го споредиме со некое дрво, семејството би било коренот а општеството самото дрво. За да може дрвото (општеството) да цвета и да дава добри плодови, потребно е коренот (семејството) да биде здрав и цврст. Значи, државата правилно ќе се развива, образованието ќе цвета и ќе донесува плодови во општеството, доколку семејниот живот е заснован на љубов и почитување помеѓу неговите членови.

Во семејството, како и во пошироката заедница секој човек има свои права и свои одговорности. Како одговорен член на семејството и заедницата, тој придонесува за нивно изградување. Основно христијанско правило за животот во семејството и во заедницата е почит и љубов кон сите роднини во семејството и кон сите луѓе во заедницата.

### *Родителска љубов*

Создавањето - кое е Божја особина, Бог го пренел и на човекот. Човекот е повикан да прави добро, онака како што прави добриот Бог - да создава и да се грижи за создаденото преку раѓањето на децата. Затоа велиме дека нашиот живот е Божји дар кој се остварува преку нашите родители. Родителите од Бога се повикани да раѓаат деца и да се грижат за нивното телесно и духовно здравје: да ги насочуваат и учат во верата и молитвата; да ги учат на христијанските доблести и на љубов спрема Бога и ближните. Љубовта на родителите кон своите деца е неизмерна. Тие се грижат за своето дете уште тоа пред да дојде на овој свет, а потоа родителската љубов го следи постојано во текот на животот, го насочува, го воспитува и го чува од зло. Родителите дури и кога нè караат за нешто, тие тоа го прават бидејќи нè сакаат - за да се поправиме и да бидеме подобри. Родителите за своето дете се готови да поднесат и најголеми жртви. Љубовта на родителите никогаш не престанува. Вистинската љубов на родителот може сè да прости. Таа може да надмине и најголема тешкотија и проблем, со цел да му помогне на детето тоа да ја согледа грешката и да се упати кон доброто. Родителската љубов всушност е огледало на Божјата љубов кон сите нас.



** Сите родители не се исти. Понекогаш може да се случи од родителите да не го добиеме потребното внимание, љубов и грижа. Но, тоа не треба да биде причина*

*да не ги почитуваме родителите. Бог бара од нас постојано усовршување и нè советува: „Бидете совршени како што е совршен вашиот Отец Небесен“ (Мт. 5,48). Наша должност е да бидеме посовршени од нашите родители, затоа немаме право да се лутиме  ако сме во верата, знаењето или во нешто друго подобри од нив.*

## Љубовта на детето кон родителите



Во Петтата Божја заповед Бог нè повикува: „*Почитувај го твојот татко и твојата мајка за да ти биде подобро и да поживееш подолго на земјата*!“ Во оваа заповед од нас се бара да ги почитуваме нашите родители достоинствено и со уважување. Доколку ја исполнуваме оваа заповед Бог ни ветил награда: долг живот на земјата и исполнет со добрини. Почитувањето на родителите е вродена особина кај секој човек, исто како што е вродена особина и родителската љубов и грижа. Затоа, пак, непочитувањето на родителите се противи на нашата природа. Почитувањето или непочитувањето на родителите е икона на нашиот однос кон Бога, а истиот тој однос подоцна ќе премине и на нашите деца: како се однесуваме ние спрема своите родители, така ќе се однесуваат и нашите деца кон нас. Почитта кон родителите ја изразуваме ако учтиво се однесуваме кон нив, ако ги сакаме и не ги навредуваме ниту со зборови, ниту со дела; ако внимаваме со ништо да не ги посрамиме и разжалостиме; ако сме им благодарни и ако ги слушаме нивните совети; ако се грижиме за нив кога се болни и ако им помагаме во староста; ако ги спомнуваме во нашите молитви и ако Му се молиме на Бога за нивно добро...



** Почитта кон родителите најдобро ќе ја изразиме ако во сè сме им послушни - и тоа не поради страв од казна, туку од љубов. Наведи и ти неколку примери како ја изразуваш твојата почит и љубов кон твоите родители.. На кој начин ти можеш да им помогнеш на твоите родители?*

## Пресвета Богородица – пример за нашите мајки

Голема е љубовта на мајката кон своето дете. Тоа сигурно и ти си го почувствувал многупати во твојот живот. Во Библијата, пак, пример за големата љубов на мајката кон своето дете е љубовта на Пресвета Богородица кон Христос. Таа секогаш се грижела за

Христос и неизмерно ја покажувала својата мајчинска љубов кон Него. Но, како што секоја мајка е поткрепа за своето дете, Божјата Мајка е поткрепа на сите нас. Со своето смирение, едноставност и прифаќање на Божјата волја, Пресвета Богородица станала застапничка и поборник на сите верници. Затоа велиме дека таа е и наша мајка, односно мајка на Црквата. Сите сме повикани да го следиме нејзиниот пример.

Една легенда вели вака: кога свети апостол Андреј отиде на небесата, се доближи до небесната врата и почна да разгледува барајќи ја Пресвета Богородица. „Каде е таа?“, го праша водачот. „Таа не е овде“, одговорил ангелот. „Таа е меѓу страдалниците во светот, им ги брише солзите на расплаканите, ги теши дечињата што страдаат, им ги лечи срцата, ги поучува, ги потсетува и се моли за нив. Тоа се начините на кои Мајката Божја соработува со волјата на нејзиниот Син Господ Исус Христос.“

Пресвета Богородица е многу почитувана од христијаните и ги оживува нашите симпатии и молитвени расположенија. Таа е утеха на тажните, заштитничка и помошничка на сираците, лекар на болните, сила на слабите, тивко и мирно пристаниште на ожалостените... Таа се грижи за болните во болниците, за патниците, за оние кои се во затвор, и за сите кои веруваат во нејзината помош и заштита. Пресвета Богородица постојано стои пред престолот на својот Син Господ Исус Христос и Го моли за сиот човечки род: за мене, за тебе, за твоите родители и за сите нас.



** Не заборавај секогаш да ѝ бидеш благодарен на твојата мајка, која те чува и воспитува, бескрајно те љуби и се грижи за тебе. Покажи ѝ и ти колку ја љубиш нејзе, секогаш кога имаш прилика за тоа. Изрази ја твојата љубов преку твоја лична песничка напишана за неа, подари и некое цвеќе или, едноставно, само еден бакнеж и топла прегратка. Тоа сигурно ќе ја разнежи и ќе ја усреќи. Не заборавај дека најголемиот подарок за твојата мајка е ако ти израснеш во добра, паметна, благочестива и добродетелна личност. Тогаш таа ќе биде среќна и радосна.*

*Потруди се!*

## Што научи за животот во семејството?

1. Зошто човекот создава семејство?
2. Кое е основното христијанско правило за живот во семејството?
3. Како се грижат родителите за нас?
4. На што нѐ повикува Бог во Петтата Божја заповед?
5. Како ја изразуваме почитта кон нашите родители?
6. Зошто велиме дека Пресвета Богородица е наша мајка и мајка на Црквата?
7. Кој е највредниот подарок што детето може да ѝ го даде на својата мајка?

## 3. ОДНЕСУВАЊЕ КОН СЕБЕ И КОН ДРУГИТЕ ЛУЃЕ

### *Должности на христијаните кон себе*

Во христијанството, мерило на љубовта кон другите луѓе е нашата љубов кон самите себе, бидејќи една од заповедите на љубовта гласи: „Сакајте ги другите како себеси!“ Затоа, важно е да научиме како правилно да се сакаме и почитуваме себеси, па со таква мерка да ги сакаме и почитуваме и другите.

Уште од најстаро време, најголемите мудреци учеле дека познавањето на самиот себе е почеток на мудроста и темел на моралниот закон. Па, затоа, прва должност на христијаните кон самите себе е добро да го познаваат својот карактер, својата морална состојба и должностите кои моралниот закон ни наложува да ги извршуваме. Тоа е важно за да можеме сите добри особини и понатаму да ги усовршуваме, а она што е лошо во нашето однесување да се трудиме да го промениме. Бидејќи човекот не е секогаш склон да ги препознава своите лоши особини, тој сè почесто треба да ги преиспитува своите желби, мисли и дела, па така најдобро ќе го запознаеме сопствениот карактер.

Христијаните се должни и достојно да се ценат и да се почитуваат себеси. Важно е во нас да ги пронајдеме нашите вредности и таленти и постојано да ги усовршуваме. Кога во нешто сме успешни, тогаш нашата самодоверба расте и ние повеќе се почитуваме себеси.

Во должностите кон себе особено е важно да ја споменеме грижата за здравјето, за чистотата на телото, но важна е и грижата за чистотата на душата. Нашата душа ќе биде чиста ако се потрудиме морално да се однесуваме.

### *Почитување на наставниците, свештениците, постарите и власта*

Напоредно со нашите родители, ние сме должни да ги почитуваме и оние, кои на било кој начин ги заменуваат нашите родители. Тоа се пред сè воспитувачите и наставниците, кои се грижат да нè научат на сè што е добро и корисно; свештениците или духовните лица, кои се грижат за нашето духовно усовршување, учејќи нè во верата и молејќи се за нас; власта, која се грижи за нашиот безбеден живот и нè штити од злосторства и воопшто сите повозрасни, кои имаат животно искуство и сакаат да ни помогнат. Почитта кон постарите, наставниците, свештениците и роднините во нас го развива чувството на одговорност и праведност.



## *Должности кон државата*

Секој граѓанин е должен да ја почитува и да ја сака државата во која живее. Да се грижи за општиот напредок и доброто на државата; пропишаните закони да ги почитува и да го применува тоа што пропишаната власт го бара од него. Совесно да ја извршува работата која му е доверена и да се усовршува во своето образование и професија за доброто на државата.

Државата исто така има должности кон граѓаните: да се грижи за луѓето, да ги штити нивните права и да работи за нивното добро. Државните власти и во јавниот и во приватниот живот, треба да бидат пример на кој ќе може народот да се огледа.

## *Патокази за добро однесување кон себе и кон другите*

- Секој заслужува внимание и почит
- Внимателно слушај додека некој зборува
- Дозволи му на другиот да го каже она што сака
- Не исмејувај никого
- Не озборувај никого
- Радувај се на способностите и на успесите на секого
- Имај доверба во себе
- И ти можеш да кажеш и да направиш нешто добро
- Јави се за збор и зборувај слободно и искрено
- Биди педантен, слободен и самостоен
- Грижи се за твоето здравје, јади здрава храна и спортувај
- Посебно внимание посветувај на твојата хигиена
- Биди добар другар и пријател,
- Не се двоуми да помогнеш кога некој има потребна од твојата помош
- Кон наставниците и кон сите постари развивај чувство на почит
- Не се затворај во твоето „друштво“, туку пронајди време и за оние кои не припаѓаат на твоето „друштво“

### Што научи за однесувањето кон себе и другите?

1. Зошто е потребно да ги преиспитуваме нашите желби, мисли и дела?
2. Дали треба да се почитуваме самите себеси?
3. Кои се нашите христијански должности кон нас самите?
4. Кои други луѓе, освен родителите, ние сме должни да ги почитуваме?
5. Кои се нашите обврски кон нашата татковина?
6. Наведи неколку патокази за добро однесување кон себе и кон другите?



# ТЕМА V: ПРАВОСЛАВЕН ХРИСТИЈАНСКИ МОРАЛ

## 1. ДОБРОДЕТЕЛИ – ВРЕДНОСТИ НА ХРИСТИЈАНИТЕ

### Христијански добродетели

Христијанските добродетели се стремежи на човекот за да може да живее и да се однесува според моралниот закон на љубовта спрема Бога и спрема луѓето. Православниот христијанин во своето морално однесување треба да се угледа на примерот на Господ Исус Христос, Кој со својот живот на земјата ни покажал вистински совршен пример на моралност.

Добродетелите можат да бидат извор на чиста радост и вистинско задоволство во животот. Добродетелниот човек го почитуваат и го уважуваат сите. Со задоволство се дружат со него и во секоја прилика го посочуваат за пример на сакана и примерна личност.

* Секое добро дело ние сме должни да го правиме не заради пофалба и награда од другите луѓе, туку поради искрена љубов кон Бога и кон луѓето. Многу дела, кои од надвор изгледаат како морални, во суштина немаат вредност, затоа што не се прават од љубов, туку се прават од лична корист, пофалба или слава во општеството. За таквите луѓе велиме дека се лицемерни. Тие добро прават само за да ги видат другите луѓе и да ги пофалат.

### *Мудроста, праведноста, храброста и умереноста – важни добродетели*

Како важни добродетели во православното христијанство ги сметаме: мудроста, праведноста, храброста, умереноста и сл. Нив, треба да се потруди да ги стекне секој христијанин.

Мудроста е знаење за тоа што е добро и што е правилно и способност за правилно расудување. Мудри сме ако знаеме секогаш да го одбереме доброто и правилното и да го избегнеме лошото.

Праведноста е сознавање на своите должности и сè она што е потребно да правиме за исполнување на нашите должности. Праведност значи на секого да му се даде тоа што му припаѓа.

Храброста го прави човекот спремен да извршува добри дела, да ја совладува секоја препрека и да ги брани луѓето кога се во неволја.

Умереноста или воздржувањето значат паметно употребување на сите задоволства кои ги имаме во животот.

**КАКО ЈА ПОКАЖУВАМЕ НАШАТА ПРАВЕДНОСТ?**

***ДОБАР ПРИМЕР*** ***ЛОШ ПРИМЕР***



## *Блаженствата – основа на етиката во христијанството*

Во една беседа, додека Господ Исус Христос ги поучувал луѓето на земјата, ги кажал следниве блаженства:

1. Блажени се сиромашните по дух, зашто нивно е царството небесно.
2. Блажени се оние што плачат, зашто ќе се утешат.
3. Блажени се кротките, зашто тие ќе ја наследат земјата.
4. Блажени се гладните и жедните за правда, зашто тие ќе се наситат.
5. Блажени се милостивите, зашто тие ќе бидат помилувани.
6. Блажени се чистите по срце, зашто тие ќе Го видат Бога.
7. Блажени се миротворците, зашто тие ќе се наречат синови Божји.
8. Блажени се гонетите заради правда, зашто нивно е Царството небесно.
9. Блажени сте вие кога ќе ве срамат и прогонат и кога ќе говорат против вас секакви лоши зборови лажно заради Мене.

Радувајте се и веселете се, зашто голема е вашата награда на небесата!

Овие блаженства Господ Исус Христос ни ги дал за да се раководиме според нив и да се усовршуваме во моралот. Нив ги сметаме за основа на етиката во христијанството. Во нив се зборува за христијанските добродетели кои треба да ги развиваме во себе и да му покажеме на целиот свет што значи да се биде православен христијанин. Само ако живееме така морално како што е запишано во блаженствата со нашето однесување ние ќе потврдиме дека навистина сме вистински морални личности.

Бог за да нè благослови со блаженство - постојана радост во душата, ние треба да се трудиме да ги поседуваме следниве добродетели:



Сиромашен дух – тоа е смирение. Смирени се оние кои сфаќаат дека сè што имаат во животот доаѓа од Бога. Не се гордеат, туку за секој постигнат успех Му се заблагодаруваат на Бога.

Оние кои плачат затоа што згрешиле некому и искрено се каат за лошото дело, на нив Бог ќе им прости и ќе ги утеши.

Кротки се оние кои се благи, трпеливи, кои не навлегуваат во расправии и не враќаат лошо за лошо. Кротките се однесуваат со другите луѓе со добрина и почит затоа што ги разбираат нивните потреби.

Гладни и жедни за правда се праведните. Оние кои ја сакаат правдата и кон секого се однесуваат праведно. Таквите ќе се наситат со Божјата љубов.

Милостиви се оние кои ги сакаат луѓето и несебично му помагаат на секого кој има потреба од помош. Ако со таква милост се однесуваме кон сите луѓе, тогаш Бог ќе биде милостив кон нас.

Чисти по срце се оние луѓе кои се искрени, кои не се злобни и не завидуваат на никого. Тоа се луѓето кое

се грижат да не прават лоши дела, но и својата душа да ја чуваат од лоши помисли, лоши желби и лоши намери. Со такво чисто срце луѓето можат да го почувствуваат Божјото присуство во себе и кај другите луѓе.

Миротворци се оние кои со сите луѓе се трудат да живеат мирно и дружељубиво. Самите се грижат да не предизвикаат никаква караница, а скараните ги смируваат. Тие се вистински деца Божји.

Понекогаш добродетелните луѓе може да бидат прогонувани и исмевани од луѓето кои се неморални и лошо се однесуваат. На таквите луѓе им пречи праведноста, верата и добрината на другите луѓе. Но, доколку сме и понатаму постојани во доброто и покрај ваквите неприлики, ние заслужуваме блаженство од Бога.



**Активности - размисли и одговори на прашањата:**

1. Што претставуваат христијанските добродетели?
2. На кого треба да се огледаме во нашето морално однесување?
3. Што ни носат добродетелите?
4. Заради што сме должни да правиме добри дела?
5. Што е мудрост?
6. Што е праведност?
7. Што е храброст?
8. Што е умереност?
9. Што се блаженствата?
10. Зошто Господ Исус Христос ни ги дал блаженствата?
11. Кои добродетели треба да се трудиме да ги поседуваме за да нѐ благослови Бог со блаженство?
12. Која добродетел ја поседуваат луѓето кои не се гордеат, туку за секој успех Му се заблагодаруваат на Бога?
12. За кои луѓе велиме дека се кротки?
13. Кои луѓе имаат чисто срце?
14. Кои луѓе се милостиви?
15. Какви треба да бидеме за да нѐ сметаат за миротворци?

## 2. ВАЖНИ ОДЛИКИ КОИ ТРЕБА ДА ГИ ПОСЕДУВА СЕКОЈ ХРИСТИЈАНИН

### *Хуманост, солидарност и сочувствување*

Животот и здравјето се драгоцени земски добра. Затоа христијаните се должни да се грижат за животот и здравјето на своите ближни, исто како и за своето. Кон луѓето сме должни да покажеме солидарност, хуманост и сочувство.

Добрата волја да му се помогне секому се нарекува хуманост. Секој христијанин, доколку е во можност, должен е да им помага на сиромашните и на луѓето кои ќе се најдат во неволја. Сиромашните и луѓето во неволја, тоа се нашите браќа за кои Господ Исус Христос учејќи нè да им помагаме рекол: „Вистина ви велам, доколку сте го направиле ова на еден од моите најмали браќа, Мене сте ми го направиле!“

Според зборовите на Христос ние ја покажуваме нашата хуманост ако:

- гладните и жедните ги нахраниме;
- на оние кои не можат да си купат облека и обувки им подариме од нашите;
- болните и старите ги посетиме и сл.

Хуманото дело треба да го направиме без колебање и одложување. За хуманото дело не е добро ако на сите раскажуваме и ако очекуваме луѓето да не фалат заради тоа. Туку, кога помагаме некому тоа треба да го правиме со добра волја и од љубов кон Бога и кон луѓето.

* Убаво е чувството кога можеш на некого да му помогнеш. Дали се согласуваш со тоа? Дали познаваш некој од твојата околина на кого му е потребно некаква помош, а ти можеш да му помогнеш? Како?

Еве неколку идеи:

Како што растеме, облеката брзо ни омалува, а сè уште може да се износи. Наместо да ја чуваш во плакар и да ти зафаќа простор, можеш да ја подариш некому, на кого му е потребна. Сети се дали познаваш некого на кого му е потребна таква помош. Доколку не познаваш, секогаш можеш да ја однесеш во некоја црква или во Црвениот крст, а луѓето кои работат таму знаат на кого му е најпотребна и нему да му ја дадат. Истото можеш да го направиш и со играчките со кои веќе не си играш, а можеш да помогнеш и со некои прехранбени продукти.



На земјава има многу сиромашни луѓе на кои им е потребна нашата помош. На улица постојано се случува да сретнеме некој сиромашен кој проси. Некои, пак, ќе ни заѕвонат и дома на врата со молба за парче леб или бараат помош за лекување на некој болен. Кон таквите луѓе треба да се однесуваме со сочувство и почитување. Сочувствување значи ние да имаме разбирање за нивните маки и неволји. Доколку сме во можност, треба да им помогнеме, но никако не смееме да ги навредуваме.

Сочувство треба да покажеме и кон луѓето кои се тажни и несреќни поради загуба на некоја своја драга и блиска

личност. Тогаш, добро е да ги посетиме, да се обидеме да ги утешиме и да им помогнеме за да можат полесно да ги поминат тажните денови.

* Има постари луѓе, кои не живеат со своите семејства туку се во некои пензионерски домови. Ако имате можност, заедно со вашиот наставник/наставничка, организирано посетете некој пензионерски дом. Можете да напишете лични творби, да направите ракотворби или пак заедничка претстава со која ќе ја искажете вашата љубов и почит кон постарите кои живеат осамени во домовите. Така ќе успеете малку да ги развеселите, а и вие ќе се здобиете со едно убаво искуство. Доколку ова е неизводливо во вашата средина, тогаш размислете, како можете на друг начин да го искажете вашето сочувство и разбирање кон луѓето.



Некогаш, луѓето ги снаоѓаат големи несреќи, како на пример: загуба на домот и личните предмети поради пожар; тешка болест за која се потребни многу пари за лекување и слично. Постојат и катастрофи, како земјотрес, поплави и војни кога страдаат многу луѓе во исто време. Во такви неприлики само нашата помош, поединечно, нема да биде доволна. Затоа, тогаш, луѓето се организираат заеднички да помогнат, секој според своите можности: со храна, облека, пари или волонтерска работа. Ваквото организирање за заедничко помагање на луѓето во неволја се нарекува солидарност, а луѓето кои ја поседуваат оваа добродетел велиме дека се солидарни.

* Постојат многу начини со кои можеш да ја искажеш твојата солидарност. Преку медиумите постојано дознаваме за некои болни деца на кои им е потребна скапа лекарска интервенција за да може да оздрават. Овие информации секогаш се проследени со молба за помош или повик за изразување на хуманост и солидарност. Доколку си во можност, запамети на кој начин можеш ти да помогнеш и потруди се да го направиш тоа. Секое наше добро дело Бог ни го враќа со уште поголема добрина и благослов во животот. Затоа, не двоуми се да направиш некаква добрина и да помогнеш на некого.

### Активности - размисли и одговори на прашањата:

1. Дали христијаните треба да се грижат за животот и здравјето на своите ближни?
2. Што е хуманост?
3. На кои луѓе треба да им помагаме?
4. Според зборовите на Господ Исус Христос, кога ја покажуваме ние нашата хуманост?
5. Што е сочувствување?
6. Што е солидарност?
7. Размисли и наведи некој пример како можеш ти да помогнеш некому, да изразиш сочувство или да бидеш солидарен?

## 3. ПОКАЈАНИЕ – ПРЕИСПИТУВАЊЕ НА СЕБЕ СИ

### *Покајание*



Кој сака убаво и спокојно да живее, тој треба да се труди секогаш добро да се однесува, добро да зборува, добро да мисли и добро да посакува. Но, некогаш, незабележливо, можат да ни се провлечат некои лоши мисли, зборови, или дела. Некогаш, пак, и намерно може да ни се случи тоа. Затоа, кон крајот на секој ден, должни сме да се преиспитаме за сѐ што сме направиле. Дали со некого сме се скарале или, пак, некого сме навределе? Дали сме помислиле нешто лошо? Ако утврдиме дека во текот на денот сме направиле нешто лошо, било да е тоа со збор, со мисла или со дело, тогаш должни сме да ја признаеме нашата вина, да се покаеме и да се обидеме направеното дело да го поправиме. Да се покаеме значи искрено да жалиме што сме направиле нешто лошо и да се трудиме во иднина тоа да не го повторуваме. Бог од нас бара не само да жалиме што сме се однесувале така, туку и да се извиниме ако некого со тоа сме повределе. Потоа од нас бара и цврста желба да го поправиме нашето однесување и да се стремиме да правиме само добри дела.

** Колку можеш почесто преиспитувај се себе си за направените дела. Труди се да препознаеш што е добро, а што лошо во твоето однесување. Кога ќе откриеш дека си направил нешто лошо, искрено покај се за тоа и труди се во иднина да не го повторуваш истото. Ако некого си навредил и повредил, веднаш извини се и обиди се во иднина да не го повторуваш тоа.*

***Однесувај се кон другите онака, како што сакаш и тие да се однесуваат кон тебе. Така ќе бидеш сигурен дека добро постапуваш со ближните.*

### *Средбата на Господ Исус Христос со Закхеј (Лк. 19,1-10)*

Евангелието според светиот апостол Лука ни го дава за пример покајанието на цариникот Закхеј: „Еден човек по име Закхеј, кој беше началник на митниците, и беше богат, сакаше да Го види Исус, но не можеше од народот, бидејќи беше низок. Затоа истрча напред и се качи на една смоква за да Го види, бидејќи покрај неа требаше да мине. Исус, пак, кога дојде на тоа место, погледна нагоре, го виде и му рече. ‚Закхеј, слези побргу зашто денес треба да бидам во твојот дом.' И тој веднаш слезе и Го прими со радост. И сите, кога го видоа тоа, негодуваа и рекоа:

‚Отиде во куќата на грешен човек.' А Закхеј застана и Му рече на Господа: ‚Господи, еве половината од својот имот ќе го дадам на сиромаси; и ако сум зел од некого нешто несправедливо, четворно ќе го вратам.' А Исус му рече: ‚Денес дојде спасението на овој дом, зашто и тој е син Авраамов'."

### *Проштевање*

Кога искрено ќе се покаеме и ќе се извиниме за стореното дело Бог ни простува. Тој нѐ љуби нас како наш родител. И како што нашите родители ни простуваат за нашето лошо однесување ако се поправиме во доброто, така и Бог ни простува. Но, за да ни прости, Тој бара од нас и ние да им простуваме на луѓето ако ни згрешат или навредат. Во Библијата се запишани овие Божји зборови: „Проштевајте и ќе ви биде простено; Не осудувајте, за да не бидете осудени" (Лк. 6,37). Кога ја кажуваме Господовата молитва, велиме: „И прости ни ги долговите наши како што им ги проштеваме и ние на нашите должници." Во оваа молитва нашите лоши дела се наречени „долгови наши", а „должници" се наречени луѓето кои ни згрешиле или навредиле. Значи, ако ние не им простуваме на тие што ќе ни згрешат и продолжуваме да се лутиме, тогаш не можеме да бараме и нашите лоши дела да ни бидат простени.

Оние луѓе, кои долго време ги паметат навредите на своите ближни и се измачуваат со тоа, тие со своите лоши мисли само си наштетуваат, пред сѐ, на своето здравје, а потоа и на својата душа ѝ нанесуваат дополнителни страдања. Оној човек, пак, кој во себе наоѓа сили да им опростува на луѓето кога ќе му згрешат, тој е спокоен и може да се надева на простување и од Бога. Така, луѓето кои имаат способност да простуваат, живеат спокојно и посреќно од оние кои се злонамерни и кои цел живот се растргнуваат со старите навреди и огорчувања.




### *Помирување*

Кога ќе се скараме со некого, ние треба веднаш да се преиспитаме и да го согледаме нашиот дел од вината во кавгата. Треба да размислиме и да се запрашаме: можеби и ние со нешто сме го предизвикале оној кој не навредил? Да се поставиме на негово место и да се обидеме да разбереме што чувствува тој? Никогаш да не бидеме

престроги судии и секогаш да мислиме дека утре може и ние да се најдеме во слична таква ситуација. Затоа, треба да покажеме разбирање спрема секого. Способноста да се проштева, возвишува. Таа е еден од начините со кој можеме да ја покажеме љубовта кон нашите ближни. Кога, пак, ќе му згрешиме на некого и подоцна ќе ја согледаме нашата вина, не треба да се колебаме за да побараме прошка од личноста која сме ја навределе. Ако искрено се каеме за направениот престап, човекот на кого сме му згрешиле ќе го забележи тоа и сигурно ќе ни опрости.

** Раскажи ни за некоја случка од твојот живот, кога си се скарал со некое твое другарче, а потоа сте си простиле и сте се помириле.*

### *Парабола за изгубениот син*



„Еден човек имаше два сина. Помладиот од нив му рече на татка си: ,Татко, дај ми го делот што ми припаѓа од имотот!' И таткото им го раздели имотот. По неколку дена, помладиот син, кога собра сѐ, отиде во далечна земја и таму го потроши својот дел, живејќи блудно. И откако потроши сѐ, настана голем глад во таа земја и тој се најде во мака; па отиде при еден човек во таа земја и се погоди, и тој го прати во своето поле да пасе свињи. И страден беше да го наполни својот стомак со рокчиња, што ги јадеа свињите, но никој не му ги даваше. А кога дојде на себеси, рече: ,Колку наемници при татка ми имаат леб во изобилие, а јас, пак, умирам од глад. Ќе станам и ќе отидам при татка си и ќе му речам: ,Татко, згрешив против небото и против тебе, и не сум веќе достоен да се наречам твој син; но прими ме како еден од своите наемници.' Па стана и отиде при татка си. И кога беше уште далеку, го виде таткото негов и се сожали на него, па потрча, го прегрна и го целива. И синот му рече: ,Татко згрешив против небото и против тебе, и не сум веќе достоен да се наречам твој син!' А таткото им рече на слугите свои: ,Изнесете најубава промена и облечете го, и дајте му прстен на раката негова и обувки на нозете; па дотерајте и заколете угоено теле: да јадеме и да се веселиме, оти овој мој син мртов беше и оживе, изгубен

беше и се најде.' А постариот негов син беше в поле; и на враќање, кога се приближи до куќата, чу песни и извици. Па, како повика еден од слугите, го праша: ‚Што е ова?' А тој му рече: ‚Брат ти си дојде и татко ти закла угоено теле, оти го виде здрав.' Тој се налути и нејќеше да влезе. Тогаш излезе татко му и го молеше. А тој му одговори на татка си и му рече: ‚Еве, ти служам толку години и никогаш не ја прекршив твојата заповед; и мене не си ми дал ни едно јаре, за да се провеселам со моите пријатели; а кога дојде овој твој син, што го упропасти својот имот со блудници, за него ти закла угоено теле.' а татко му му рече: ‚Синко, ти си секогаш со мене и сè мое е твое; но требаше да се зарадуваме и развеселиме, оти овој твој брат беше мртов и оживе, изгубен беше и се најде'.“ (Лк. 15,11-32).

** Господ Исус Христос кажал неколку параболи, во кои покажал дека Бог го прима со радост и со љубов секој кој се кае за своето неморално однесување. Една од нив е и оваа парабола за изгубениот син. Во неа, како татко можеме да Го разбереме и да Го видиме Бога нашиот Отец, а изгубен син е секој кој лошо направил, но искрено се кае за тоа. Бог, како наш милосрден Татко, се радува на нашето каење. Од постариот син, во параболата, поучени сме дека секој христијанин е должен да посакува добрина за сите луѓе; да се радува на покајувањето на луѓето кои правеле лошо; да не завидува на Божјата љубов спрема нив и да не се смета себеси дека е подостоен за Божјата милост, од оние кои се обратиле кон Бога од својот претходен неморален живот.*

*** Во Библијата има и други примери за проштевањето. Прочитајте за Јосиф (1. Мојс. 37-46 глава) и за должникот (Мт. 18,21-35).*



**Размисли за твоето однесување кон другите и одговори на прашањата:**

1. Што сме должни да правиме кон крајот на секој ден?
2. Што значи да се покаеме?
3. Што треба да направиме ако некого сме навредиле?
4. Кој пример за покајание ни е даден во Евангелието според апостолот Лука?
5. Зошто не треба да бидеме строги судии кон оние кои ни згрешиле?
6. Дали Бог ни простува кога искрено ќе се покаеме за стореното лошо дело?
7. Ако некој ни згрешил, но потоа се покајал и ни се извинил, дали треба да му простиме?
8. Каква поука ни дава Господ Исус Христос преку Параболата за изгубениот син?

## 4. ЗАКОНОТ НА ЉУБОВТА – НАЈГОЛЕМ ЗАКОН ДАДЕН ОД БОГА

### *Љубовта - најголема христијанска заповед*

Еднаш, учениците Го запрашале Христос: Што е најважно во Божјото учење и која е најголемата заповед за стекнување на спасение и на вечен живот? Господ Исус Христос им одговорил: Возљуби Го Господ, својот Бог, со сето свое срце, и со сета своја душа, и со сиот свој разум, и возљуби го својот ближен како себеси! Тоа значи дека целата Христова наука во својата основа ја содржи љубовта - љубовта кон Бога и љубовта кон ближните. Тоа се двете најголеми заповеди кои Господ Исус Христос ни ги дал и ако нив ги исполнуваме, ги исполнуваме и сите останати Божји заповеди. Ние, ако го љубиме нашиот ближен, тогаш нема да го навредуваме, нема да го лажеме, нема да му завидуваме и воопшто нема да посакаме ништо лошо да му се случи, туку секогаш ќе се грижиме и ќе бидеме спремни во сè да се жртвуваме за него. Никој не може да рече дека Го љуби Бога, а во срцето свое да чувствува омраза кон луѓето. Таквата љубов кон Бога не е искрена. За таквите, свети Јован Богослов рекол: „Ако некој рече: Го сакам Бога, а го мрази својот брат, лажливец е: оти, кој не го сака својот брат, кого го гледа, како може да Го сака Бога, Кого не Го гледа? И оваа заповед ја имаме од Бога: кој Го сака Бога, да го сака и братот свој.“ (1.Јов. 4,20-21).

** Љубовта кон ближните е доказ на нашата љубов и кон Бога, затоа што во Евангелието се вели, во секој наш ближен треба да Го гледаме Христос, а во Христос да Го спознаеме Бога. Кој е наш ближен, кого треба да го сакаме како себеси? Наш ближен е секој човек, без оглед на возраст, пол, вера, состојба и сл. Затоа Господ Исус Христос рекол: „Доколку сте го направиле тоа на еден од овие Мои најмали браќа, Мене сте Ми го направиле“ (Мт. 25,40).*



## ***ХРИСТИЈАНСКА ОДА ЗА ЉУБОВТА***

Да зборувам на сите човечки јазици,
па дури и на ангелски,
штом љубов немам,
ќе бидам бакар, што ѕвони,
или кимвал, што ѕвечи.
Да имам пророчки дар
и да ги знам сите тајни,
да ги имам сите знаења за сите работи,
а и така силна вера,
што и планини да преместувам,
- ако љубов немам, ништо не сум.
И да го разделам целиот свој имот,
да позволам телото да ми изгори,
штом љубов немам, ништо не ми користи.
Љубовта е долготрпелива,
полна со добрина,
љубовта не завидува,
љубовта не се превознесува,
не се гордее,
не прави што е непристојно,
не бара свое,
не се срди,
не мисли зло,
на неправда не се радува,
а на вистината се радува,
се извинува,
во сè верува,
на сè се надева,
сè претрпува.
Љубовта никогаш не престанува,
а другото,
ако се пророштва, ќе престанат;
ако се јазици - ќе замолкнат;
ако се знаења - ќе исчезнат.
Оти по нешто знаеме
и по нешто пророкуваме;
а кога ќе дојде совршеното,
тогаш ќе исчезне делумното....
А сега остануваат овие три работи:
верата, надежта и љубовта;
најголема меѓу нив е љубовта.
(1. Кор. 13,1-13)



## Парабола за сејачот и семето

„Излезе сејач да сее; и кога сееше, едни зрна паднаа покрај патот; долетаа птици и ги исколваа. Други паднаа на каменито место, каде што немаше многу земја, и набргу проникнаа, оти земјата не беше длабока. Но, штом изгреа сонцето, тие свенаа, па, како немаа корен, се исушија. Некои паднаа во трње и израсна трњето и ги задуши. Други паднаа на добра земја и дадоа добар плод... При секого, што го слуша словото за царството и не го разбира, доаѓа лукавиот и го граби посеаното во срцето негово; ете, тоа означува посеаното покрај патот. А посеаното на камен е оној, што го слуша словото и веднаш со радост го прима; но нема во себе корен и е непостојан: настане ли жалост или гонење заради словото, веднаш се соблазнува. Посеаното, пак, во трње е оној што го слуша словото, но грижите од овој свет и примамливото богатство го задушуваат словото и тоа останува без род. А посеаното на добра земја е оној, што го слуша словото и го разбира, и дава плод“ (Мт. 13,3-23).

**Семето е Божјото слово (Евангелието);*
*Сејачот - тоа е оној кој го сее (проповеда) Божјото слово;*
*Земјата - тоа е срцето човечко;*
*Земјата покрај патот, кај што паднало семето ги означува невнимателните и расеаните луѓе, во чие срце Божјото слово нема пристап;*
*Трњето ги означуваат луѓето, кај кои животните грижи, богатството и разните пороци го загушуваат словото Божјо во душата;*
*Добрата и плодна земја ги означува луѓето со добро срце. Тие се внимателни кон Божјото слово, го чуваат во својата добра душа и се стремат да исполнат сè што нè учи Евангелието. Нивните плодови се добрите дела, со кои тие се удостојуваат за царството Божјо.*

### Размислувај што значи љубовта во животот на луѓето?

1. Кои се двете најголеми заповеди дадени од Бога на луѓето?
2. Како треба да се однесуваме кон ближните ако вистински ги љубиме?
3. Дали може некој да го сака Бога, а да ги мрази луѓето? Зошто?
4. Кој е наш ближен?
5. Според Христијанската ода на љубовта, кои се својствата на вистинската љубов?
6. Која е поуката од Параболата за сејачот и семето?

# 5. БЛАГОДАРНОСТА НА ЧОВЕКОТ КОН БОГА

## *Што е благодарност?*

Благодарноста е одговор на милоста. Каде што има милост, таму има и благодарност. Спрема милоста чувствителни се и животните. Кон своите добротвори дури и дивите ѕверови знаат да покажат благодарност. Милоста и благодарноста се две добродетели кои заемно се предизвикуваат, поддржуваат и зајакнуваат. Отсутна ли е благодарноста, милоста се оладува и исчезнува. Ако некому речеме „Добро утро“ и тој не нѐ отпоздрави, понатака и ние престануваме да го поздравуваме. Ако просјакот се покаже неблагодарен, ние повеќе не му даваме милостина. Така е и помеѓу нас луѓето. Лесно и брзо се наоѓаме навредени. А ништо толку многу не ги навредува луѓето како неблагодарноста. Ох, колку е Бог помилостив од луѓето! Него луѓето Го навредуваат со својата неблагодарност, а Тој сепак со своето сонце ги грее и добрите и лошите, им испраќа дожд и на едните и на другите, се грижи за сите. Тој беспрекорно ја дарува својата милост со цел преку Неговата милост да нѐ направи и ние да бидеме подобри и поправедни.

## *Благодарност кон луѓето*

Нашите родители постојано нѐ учат да бидеме благодарни. Зошто родителите бараат благодарност од своите деца? Дали родителот од таа детска благодарност добива нешто, станува помоќен или побогат? Не, ништо од тоа. Тоа што родителите бараат од децата благодарност е само израз на нивната несебична љубов кон нив. Тие ја бараат благодарноста од своето дете за да му биде на детето подобро во животот меѓу луѓето, меѓу пријателите, па дури и меѓу непријателите. Родителите знаат дека секаде се вреднува благодарниот човек: се љуби, се признава, му се помага и се милува. Посакувајќи го најдоброто за своето чедо, родителот го поучува на благодарност.

## *Благодарност на Бога во сѐ*

Од истата причина, како нашите родители така и Бог, како наш Отец, бара ние да му бидеме благодарни. Во Библијата можеме да сретнеме многу примери каде Бог бара од луѓето да Му принесат жртва на благодарност (Ное, Мојсеј, Авраам и други праведници). Господ Исус Христос постојано им давал пример на луѓето како треба да Му бидат благодарни на Бога. Истото го правеле и светите апостоли, учејќи ги верниците да Му принесат благодарност на Бога во сѐ и за сѐ. Следејќи го тој пример, и ние треба да ја изразуваме нашата благодарност кон Бога преку молитвата. Така постојано ќе се вежбаме во добродетелите. Но, понекогаш се случува да не го добиеме од Бога она што сме го побарале во молитвите. Да не заборавиме дека Бог е Промислител и дека го знае и она што ние не можеме да го предвидиме. Можеби со молитвата бараме од Бога нешто што нема да биде полезно за нас или нема да ни служи за добро. Ние тоа не го знаеме во моментот, но Бог, Кој гледа сѐ, го знае тоа и затоа не ни го дава, за да нѐ заштити од лошото. На пример: кога сме болни и одиме на лекар, лекарот ни дава лекови. Лековите многу често се непријатни, со горчлив вкус или болат кога ги примаме. Но, ние, сепак му се заблагодаруваме на лекарот за нив, затоа што знаеме дека тој ни ги дава за да оздравиме. На истиот начин треба да сме Му благодарни и на Бога за сѐ во животот.

* *Без благодарност кон Бога и кон луѓето нема да напредуваме во духовното растење*!

Во Црквата секогаш кога треба да ни се даде пример за благодарност, се чита текст од Евангелието според Лука за исцелувањето на десетмината лепрозни луѓе.

### *Исцелението на десетмината лепрозни луѓе*
### *(Лк. 17,12-19)*

Еднаш, Господ Бог Исус Христос, поминувајќи низ едно село сретнал десетмина лепрозни луѓе (лепрата е тешко заразно заболување на кожата). На болните им било забрането да им приоѓаат на другите луѓе, бидејќи нивната болест била заразна. Затоа, стоејќи оддалеку, тие со силен глас викале по Христос: „Исусе, Учителе, смилувај се!“ Исус им одговорил: „Отидете и покажете им се на свештениците!“ (Свештениците биле задолжени да ги прегледаат оздравените од оваа болест и да им издадат потврда со која ќе можат повторно да живеат во градовите и селата помеѓу луѓето). Болните отишле кај свештениците и одејќи по патот се излечиле. Еден од нив, увидувајќи дека е здрав, се вратил кај Христос за да му се заблагодари и да Го прослави Бога. Паднал пред нозете Христови и Му благодарел. Другите деветмина, останале неблагодарни. Примајќи милост од Бога овие деветмина останале неблагодарни. Тогаш Христос запрашал: „Зар не се излекуваа десетмина? Каде се деветмината?“ А потоа му се обратил на благодарниот Самарјанин и му рекол: „Стани и оди си! Твојата вера те спаси!“

* Ова е поука дека секогаш треба да Му бидеме благодарни на Бога за секоја милост која ни ја дава.



## *Светата тајна причест (Евхаристија) е Тајна на благодарност*

Најголема благодарност Му принесуваме на Бога кога земаме учество во Светата тајна причест, која уште се нарекува и Евхаристија. Тоа на старогрчки јазик значи „благодарење“. Затоа, Светата причест е наречена и Тајна на благодарноста. Причеста, како света тајна, е востановена од самиот Господ Исус Христос на Тајната вечера. Тогаш Христос земал леб, го благословил, го прекршил и им дал на своите ученици, велејќи: „Земете и јадете, ова е Моето тело“. Потоа земал чаша полна со вино, заблагодарил и им дал на учениците да пијат, велејќи: „Пијте од неа сите, зашто тоа е Мојата крв, крвта на Новиот завет што ќе биде пролеана за вас и за мнозина за прошка на гревовите!“ Така Господ Исус Христос, востанувајќи ја оваа света тајна на учениците им наредил да ја извршуваат секогаш и им рекол: „Ова правете го во Мој спомен“. Оттогаш, Светата тајна причест постојано се извршува во Црквата на богослужението кое е наречено Литургија. За време на Литургијата со помош на молитвите од свештенослужителите, нашите молитви и со силата на Светиот Дух, лебот и виното што ги принесува свештеникот, се преобразуваат во вистинско тело и вистинска крв Христова. Очигледно, тие и понатаму остануваат леб и вино, но во суштината се самиот Христос – Бог, Кого Го примаме во нас - во нашето срце.



** Оваа света тајна може да ја прими секој кој е крстен. Но, кон Причеста треба да пристапуваме со голема сериозност, зашто преку неа Го примаме Самиот Христос во нас и за тоа треба да бидеме достојни. За Причеста треба да се подготвиме со пост, молитва и покајание за лошите мисли и дела.*

### Активности: Како размислуваш за благодарноста на човекот кон Бога?



1. Што е благодарност?
2. Со која добродетел е заемно поврзана благодарноста?
3. Зошто родителите бараат благодарност од своите деца?
4. Како ја изразуваме нашата благодарност кон Бога?
5. Зошто се случува понекогаш да не го добиеме од Бога она што го бараме во молитвата?
6. Кој настан од Евангелието според светиот апостол Лука го посочуваме како пример за благодарност?
7. Која света тајна е Тајна на благодарноста?
8. Кој ја востановил Светата тајна причест?
9. Во што се претвора лебот и виното при Светата тајна причест?
10. Како се подготвуваме за да ја примиме Светата тајна причест?
11. Кого Го примаме во нашето срце кога се причестуваме?

## 6. ЧУВАЈ ГО ДАРОТ НА ЖИВОТОТ И ЖИВОТОТ НА ДРУГИТЕ

### *Вредноста на човековиот живот*

Што е животот на еден човек во споредба со животите на неколку милијарди луѓе во светот? Дали животот има вредност? Дали човекот е среќен или несреќен, дали е тоа важно? Ова се прашања со кои се соочува секој човек во текот на својот живот. Вистинскиот одговор на ова прашање ни го дал Бог. Светото писмо нѐ учи дека животот на човекот е свет и дека тоа е најголемиот дар од Бога. Животот на секој човек е многу важен и има сила да го промени општеството и светот. Бог ги љуби сите луѓе и нѐ учи дека и ние треба да се сакаме меѓусебно. Со изразувањето на нашата љубов кон другите луѓе всушност, ние докажуваме дека Го љубиме и Бога, бидејќи никој не може да рече дека вистински Го љуби Бога, а од друга страна, чувствува омраза кон ближните.

### *Бог ни заповедал: „Не убивај!“*

Бог, за да ни покаже колку е голема вредноста на човековиот живот и како треба да се однесуваме кон секој човек, ни ја дал Шестата Божја заповед, која гласи: „Не убивај!“ Со тоа Бог го забранува убиството и самоубиството. Човекот е крив за убиство и тогаш, кога сам лично не убива, но придонесува да се случи убиство или им допушта на другите да убиваат. На пример: судијата, кој го осудува осуденикот, а знае дека не е виновен; секој оној кој придонесува на другите да чинат убиство со своја наредба, со парична помош, согласност, или кој го сокрива и оправдува убиецот и со тоа му дава прилика за нови убиства; секој кој не го избавува ближниот од смрт, доколку тоа може да го стори; секој кој со тешка работа и сурова казна му наштетува на човекот и со тоа ја предизвикува неговата смрт и секој кој со невоздржување од различни пороци (дрога, алкохол, цигари и сл.) си го скратува сопствениот живот. Против оваа заповед греши и оној кој посакува смрт на друг човек, кој не им укажува помош на сиромашните и болните, кој не живее во мир и слога со другите, туку, напротив, потхранува омраза, завист и злоба кон другите. Против оваа заповед може да згрешиме дури и во детството, со зборови и со сопственото однесување, доколку предизвикуваме и учествуваме во тепачки, се одмаздуваме, ги напаѓаме и навредуваме послабите.

** Труди се секогаш да го избегнуваш судирот и насилството меѓу своите врсници со трпеливост, разговор и опростување. На тоа учи ги и твоите другарчиња. Ако така се однесуваш, тогаш навистина ја почитуваш оваа Божја заповед!*

*** Не е морално да се измачуваат и безмилосно и безпотребно да се убиваат невините и недолжни животни, бидејќи и тие чувствуваат болка како и луѓето. Запамети дека грубото однесување кон животните постепено преминува и во груб однос и кон луѓето!*

### *Нашата грижа за нашиот живот и животот на другите*

Оваа Божја заповед бара од нас да го чуваме нашиот живот и животот на нашите ближни.

Грижата за нашето здравје е од голема важност. Секогаш да се чуваме подалеку од пороците (алкохол, дрога, цигари и сл.) кои го загрозуваат нашето здравје. Редовно да спортуваме и да водиме здрав живот.

Кон луѓето кои се сиромашни и беспомошни да сме дарежливи. Да ги помагаме организациите кои чесно и верно им служат на луѓето кои се во неволја. Да се активираме во хуманитарни организации како што е Црвениот крст и други

слични добротворни организации што имаат за цел да им помагаат на луѓето. Христијаните треба да се залагаат за отворање на домови за згрижување на немоќни лица, болници, пензионерски домови и за секаков вид на други социјални установи. Доколку некој наш ближен се наоѓа во болница, пензионерски дом или сл., пожелно би било да го посетуваме и да се грижиме за него.

** Наведи и ти примери како можеме да се грижиме за секој човечки живот, а посебно за најзагрозените.*



Каин го убива Авел

### Првото убиство во историјата на човештвото

Нашите прародители Адам и Ева имале два сина - Каин и Авел. Каин бил земјоделец, а Авел овчар. Еднаш тие му принесувале жртва на Бога: Каин - плодови од земјата, а Авел - најдобрите животни од своето стадо. Авел бил добар и кроток човек, на Бога му ја принел жртвата со чисто срце, со молитва, со љубов и со вера; и Бог ја примил неговата жртва. Каин пак, бил суров и завидлив. Тој Му принел жртва на Бога само како обичај, без љубов и без Божји страв. Затоа Бог и не ја примил неговата жртва. Тоа предизвикало голема завист кај Каин и тој го убил својот брат Авел. Поради тоа, неговите родители Адам и Ева биле многу тажни. Дури и Бог се растажил, но за злосторството што го направил Каин, Бог го казнил да скита по земјата и никогаш да не најде мир. Така Каин, несреќно скитал до крајот на својот живот.

** На часот по веронаука прочитајте го текстот од Светото писмо кој го раскажува овој настан (1. Мојс. 4,1-12).*

### Размислувај за вредноста на човековиот живот:

1. Што нѐ учи Бог преку Светото писмо во врска со животот на човекот?
2. Како гласи Шестата Божја заповед?
3. Што ни забранува Бог со оваа заповед?
4. Дали грешиме против оваа заповед ако учествуваме во тепачки, се однесуваме насилно и се одмаздуваме?
5. Каква грижа бара Бог од нас, давајќи ни ја оваа заповед?
6. Кога се случило првото убиство во историјата на човештвото?

## 7. ХРИСТИЈАНСКО ВРЕДНУВАЊЕ НА РАБОТАТА

***„Помни го денот за почивка, за да го празнуваш; шест дена работи и заврши ги во нив сите работи, а седмиот ден е почивка на Господа, твојот Бог“*** (2. Мојс. 20,8-11). Оваа е Четвртата Божја заповед.

### *Бог го благословил трудот*

Веднаш по создавањето, Бог го поставил човекот да работи и да господари на земјата и на сѐ што е на неа. Според тоа, заповедта за работа е прва наредба што им ја дал Бог на луѓето. Кога го читаме Светото писмо на Новиот завет можеме да заклучиме дека нашиот Спасител, Господ Исус Христос и светите апостоли биле особено трудољубиви и ни дале пример на трудољубивост, кој треба и ние да го следиме. Трудољубивост значи љубов кон трудот, кон работата. Господ Исус Христос, пред да ја започне својата мисионерска дејност, работел како дрводелец, а потоа постојано и без одмор чудотворел и проповедал меѓу луѓето. Неговиот пример го следеле и апостолите: светиот апостол Павле, кога не проповедал, се занимавал со изработка на шатори, од што заработувал за основните животни потреби. Во оние места каде што проповедал и ги формирал христијанските цркви тој не сакал да им биде на товар на верниците и не сакал тие да го издржуваат. Затоа, тој самиот ги поучувал христијаните на трудољубивост, велејќи им: „Кој не сака да работи, тој и нека не јаде“ (2. Сол. 3,10). Со работата ние стануваме соработници на Бога, Кој постојано работи, промислува и како Седржител управува со сѐ во вселената.

** Кон сите твои обврски и задолженија однесувај се сериозно и со голема одговорност. Пред секоја работа помисли: дали Бог би ја работел таа работа - па така никогаш нема да работиш погрешна работа. Имај Го Бога за свој соработник и твојата работа секогаш ќе биде благословена и ќе донесе плод.*

### *Спротивно на трудољубивоста е мрзливоста*

Лошите плодови што ги дава мрзливоста се: беда, сиромаштија, необразованост, болест, осиромашување на духот, исчезнување на доблестите, слабеење во верата и гаснење на љубовта во себе. Затоа и постои народната поговорка: „Без работа нема живот!“.

Мудриот Соломон за да нѐ научи да ја сакаме работата и да не бидеме мрзливи ги запишал следниве поуки во Светото писмо:

„Оди кај мравката, мрзливче, види ја нејзината работа и биди мудар. Таа нема ниту началник, ниту настојник, ниту заповедник; но ја приготвува храната лете, ја собира во време на жетва. Или оди кај пчелата и види, колку е трудољубива, каква пофална работа врши; трудот нејзин го употребуваат за здравје и царевите и обичните луѓе; неа ја сакаат сите, и таа е славна; иако по силата е слаба, но по мудроста е почитувана. До кога, мрзливче, ќе спиеш? Кога ќе станеш од сонот? Малку ќе поспиеш, малку ќе подремеш, малку со скрстени раце ќе полежиш; и ќе дојде сиромаштијата твоја како патник, и немаштијата твоја како разбојник. Ако, пак, не бидеш мрзлив, жетвата твоја ќе дојде како извор, а скудноста ќе избега далеку од тебе“ (Изрек. 6,6-11). Соломон уште нѐ поучува: „Мрзливите се немоќни, а трудољубивите се здобиваат со богатство“ (Изрек. 11,6).

** Сите луѓе во општеството имаат свои должности и обврски. Доколку не ги исполнуваме нашите обврски ние стануваме бескорисни, не се грижиме и не придонесуваме за доброто на нашето општество, на нашето семејство, но и за нас самите. Затоа, секогаш биди уреден во извршувањето на домашните и училишните обврски. Слободното време искористи го за некоја добра работа: да прочиташ поучна книга, да спортуваш или да помогнеш во семејството за извршување на заедничките семејни обврски. Ако ги послушаш овие совети нема да дозволиш никогаш да те обземе мрзливоста и сите лоши работи кои доаѓаат со неа*!

**Парабола за повереното богатство**

Еден господар, пред да тргне на пат, ги повика слугите свои и им го предаде својот имот; и на едниот му даде пет таланти, на другиот два, на третиот еден; секому според силата негова; и веднаш замина. Оној, што зеде пет таланти, отиде, ги употреби во работа и спечали други пет таланти; исто така, и оној што зеде два таланти, спечали други два; а оној, што доби еден талант, отиде и го закопа в земја и така го сокри среброто на својот господар. По долго време дојде господарот на тие слуги и им побара сметка. И кога пристапи оној, што беше примил пет таланти, донесе уште други пет и рече: ‚Господаре, ти ми предаде пет таланти; ете, сум спечалил и други пет.' Господарот му рече: ‚ Убаво добри и верни слуго! Во малку си бил верен, над многу ќе те поставам; влези во радоста на својот господар!' Дојде, исто така, и оној што беше примил два таланти и рече: ‚Господаре, ти ми предаде два таланти; ете, со нив спечалив други два.' Господарот му рече: ‚Убаво, добри и верни слуго! Во малку си бил верен, над многу ќе те поставам; влези во радоста на својот господар!' Пристигна и оној, што беше зел еден талант и рече: ‚Господаре, те знаев дека си жесток човек: жнееш, каде што не си сеел, и собираш, каде што не си веел; па се уплашив и отидов, та го сокрив твојот талант в земја; ете ти го твоето.' А господарот му одговори и рече: ‚Лукави и мрзливи слуго! Ти знаеш дека жнеам, каде што не сум сеел, и собирам, каде што не сум веел; затоа требаше моето сребро да го дадеш на трговците, па јас кога ќе дојдам, ќе си го приберам своето со добивка; земете го од него талантот и дајте му го на оној, што има десет таланти; зашто секому, кој има, ќе му се даде и преумножи, а од оној, кој нема, ќе му се одземе и она што го има“ (Мт. 25,14,29).

Со оваа парабола Господ Исус Христос сака да нè поучи на следново: сите луѓе од Бога добиваат различни дарови - различни способности и таленти. Секој човек е посебен на свој начин, бидејќи Бог го наградил со посебни дарови - таленти. Сите тие Божји дарови се обединети во споменатата парабола под името: таланти. Бог знае колку треба на секого да му даде, според неговите способности и затоа луѓето добиваат некои повеќе, некои помалку. Тие ни се дадени за да му служиме со нив на Бога и на

нашите ближни. За тоа како и колку ги искористил своите таланти (таленти), човекот ќе биде должен да Му поднесе извештај на Бога: кој ги употребил за своја корист и за корист на ближните тој ќе биде награден од Бога, а мрзливите луѓе, кои не ги употребиле Божјите дарови, туку ги закопале длабоко во себе ќе бидат осудени од Бога.

### Во што е тајната на големите достигнувања?

Обично се смета дека на големите луѓе им се својствени посебни способности и природни дарови. Но, не е секогаш така. Многу филозофи и мудреци сметаат дека секое достигнување е резултат, пред сè, на напорната и упорна работа во текот на подолг временски период. Така, значајни резултати во некоја работа може да постигне секој кој има просечни способности и дарови. И успехот ќе биде поголем ако вложиме повеќе труд во работата.

### *Празнување на неделата како Господов ден*

Еврејскиот народ во Стариот завет ја празнувал саботата како Господов ден. Но, по Христовото воскресение, кое се случило во недела и кое е најголем настан за нас христијаните и за нашето спасение, празнувањето на саботата било заменето со празнување на неделата - како ден посветен на Бога. Во тој ден христијаните се собирале на заедничка молитва во храмовите уште од најрано време.

Секоја недела и на празниците ние треба да одиме во црква на богослужба и заедно да се молиме. Така нашата молитва е посилна. Во недела треба да мислиме повеќе на Бога, да одиме на посета кај нашите блиски ако се болни, да им помагаме на постарите доколку им треба помош и секогаш да правиме само добри дела. Се разбира дека овие работи можеме да ги правиме и во другите денови од неделата, но доколку сме спречени од секојдневните обврски, тогаш да запомниме дека неделата е ден кога треба да се ослободиме од секојдневните грижи и да ја посветиме на нашето духовно усовршување. Само така, навистина ќе Му угодиме на Бога.

** Во неделите потруди се да станеш порано и да појдеш во црква на богослужба.*

*Сите твои работни обврски сработи ги во текот на неделата, а во неделите посвети се на тоа како можеш да направиш некое добро дело: да им бидеш од помош на постарите, да им помогнеш на сиромашните, да поучиш некого, да поиграш, да се одмориш и сл.*

### Како размислуваш за улогата на работата во животот на човекот?

1. Како гласи Четвртата Божја заповед?
2. Што значи да се биде трудољубив?
3. Дали Господ Исус Христос и апостолите биле трудољубиви?
4. Како треба да се однесуваме кон нашите обврски и задолженија?
5. Како нè поучува мудриот Соломон да ја сакаме работата?
6. На што нè поучува Господ Исус Христос со Параболата за повереното богатство?
7. Заради кој настан ја празнуваме неделата како Господов ден?
8. Како треба да ја празнуваме неделата?

## 8. САКАЈ ЈА ВИСТИНАТА СО ЗБОРОВИ И ДЕЛА

### *„Не сведочи лажно против својот ближен!“*

Тоа е Деветтата Божја заповед со која Бог нè поучува да бидеме вистинољубиви и да не лажеме. Самиот збор вистинољубие значи љубов кон вистината. Оној кој ја љуби вистината, Го љуби Бога, бидејќи Бог во Себе нема никаква лага. Затоа ние треба да се трудиме секогаш кога размислуваме и кога зборуваме да ја кажуваме вистината. Со тоа ќе му угодиме на Бога. Вистинољубието ни помага да се научиме да внимаваме на секој збор, кој излегува од нашата уста. Да внимаваме кога се шегуваме со другарите, како им одговараме на родителите, наставниците и постарите, и како ги оправдуваме нашите постапки.

Спротивно на вистинољубието е лагата. Народната поговорка вели: „На лагата кратки и се нозете“. Тоа значи дека таа кратко трае. Кога ќе бидеме откриени дека лажеме, ќе бидеме засрамени и лагата може скапо да не чини. Со лажењето ние ја губиме и довербата кај другите. Така можеме многу лесно да ги загубиме пријателите. Тие штом еднаш нè откријат дека лажеме, после секогаш ќе се сомневаат во нас и нема да ни веруваат дури и тогаш кога ја зборуваме вистината. Доколку, пак, сме вистинољубиви, луѓето секогаш ќе имаат доверба во нас и ќе бидеме опкружени со многу пријатели.

** Против оваа заповед грешиме кога сведочиме лажно против некого; ако клеветиме некого пред неговите наставници или родители; ако разгласуваме за туѓите грешки; ако им се потсмеваме на другите; ако ги исмеваме луѓето и ја претставуваме лошата страна на нивните зборови и дела; ако прислушуваме туѓи разговори; ако имаме обичај да слушаме клевети за другите и според нив да судиме за луѓето; ако ги скаруваме луѓето; ако сме лицемерни; ако ласкаме; ако измислуваме работи што не се случиле и ги кажуваме како вистинити случки; ако ја сокриваме или искривуваме вистината и ако правиме добро само формално за да се претставиме себеси лажно пред другите.*

*** Оваа Божја заповед ни забранува да не кажуваме лаги и тогаш кога мислиме дека со лажењето нема на никого да му наштетиме. Лагата е недостојна за христијаните.*

### *Лажно сведочење. Покајание за тоа*

Оваа Божја заповед го забранува лажното сведочење со кое можеме да му наштетиме на ближниот: кога некого неправедно го осудуваме или кога некој лажно сведочи на суд. Во Библијата можеме да најдеме и примери на луѓе кои лажно сведочеле против другите, но тие никогаш не завршувале добро, доколку не се покајале за нивната лага.

Против Христос лажно сведочеле еврејските свештеници Ана и Кајафа. За да можат да Го осудат Христос на смрт, тие дури барале и лажни сведоци - луѓе кои лажно ќе Го обвинат Христос за дела кои не ги направил.

Јуда, кој бил еден од учениците Христови, лажно Го обвинил Христос и Го предал на војниците за да се здобие со парична корист. Подоцна, кога ја увидел својата грешка наместо да се покае и да побара опростување од Бога за стореното дело, тој направил уште поголем грев и си го одзел сопствениот живот.

Спротивно на неговиот пример е примерот на апостолот Петар: Кога војниците Го затвориле Христос, неговите ученици се разбегале за да не бидат и тие фатени и осудени. Некои го препознале апостолот Петар дека и тој е еден од Исусовите ученици и го запрашале! Апостолот Петар, од страв да не го повредат, излагал и рекол дека тој

не Го познава Христа. Неговото одрекување му го прорекол самиот Господ Исус Христос на Тајната вечера, велејќи му дека уште петелот додека не пропее, ти трипати ќе се одречеш од Мене. Така и се случило. Затоа, апостолот Петар, кога го слушнал гласот на петелот истата ноќ, се сетил на зборовите Христови, се покајал и горко заплакал поради неговата лага. Господ Исус Христос, кога видел дека искрено се кае, му опростил.

Така, и ние, ако излажеме треба да го следиме примерот на апостолот Петар и искрено да се покаеме за лагата. Ако се покаеме, ја признаеме грешката, се извиниме и ја кажеме вистината, тогаш Бог, Кој е добар и човекољубив ќе ни прости, но потоа ќе треба да се потрудиме никогаш да не го повторуваме стореното дело.



### *Како го разбираш значењето на искреноста?*

1. Како гласи Деветтата Божја заповед?
2. Што значи зборот вистинољубие?
3. Дали треба секогаш да ја кажуваме вистината?
4. Што е спротивно на вистинољубието?
5. Како може да се згреши против Деветтата Божја заповед?
6. Дали е дозволено да кажеме лага, ако со лагата на никого не наштетуваме?
7. Кој лажно Го обвинил господ Исус Христос?
8. Што направил апостолот Петар за да му се прости лагата?
9. Што треба ние да направиме ако излажеме?
10. Дали треба да ја повториме лагата за која сме се покајале?

## 9. ШТО ЗНАЧИ ДА СЕ БИДЕ ВЕРЕН

### Верност – христијанска добродетел

Верноста е христијанска добродетел што значи постојаност и цврстина на намерите. Да не се откажуваш од нешто што е добро во твојот живот дури и кога имаш тешкотии да го исполниш тоа. Да се биде верен значи секогаш да ги исполнуваш ветувањата. Ако се потрудиш во тоа, луѓето особено ќе те почитуваат и ќе имаат доверба во тебе.

Дали ти ги исполнуваш своите ветувања?

### Добродетели кои се поврзани со верноста

За да биде некој верен, треба да се труди да ги стекне и следниве добродетели, кои се секогаш поврзани со верноста. Тоа се:

- доверба – некој да може да смета на нас; да е слободен да ни довери тајна, бидејќи знае дека ние ќе ја сочуваме, нема да ја издадеме;
- чесност – искреност, да не лажеме и да не мамиме никого – секогаш да ја кажуваме вистината;
- преданост – голема приврзаност кон нешто што е добро и на кое сме му верни; да се биде со некого и кога е тешко;
- постојаност – стабилност; оној кој настојува секогаш морално да се однесува;
- доследност – тоа значи дека некој е толку верен на своите начела што не можете да го одвратите од нив
- решителност – воопшто да не се двоумиме или колебаме

### Во верноста Бог е наш најголем пример

Како и за секоја друга добродетел, така и за верноста Бог е наш најголем пример. Верноста на Бога е многу голема. Бог е верен во сите свои дела и народот го повикува на таква верност. Тој го пази својот завет - своите ветувања кои им го дал на луѓето и покажува голема милост кон оние кои го љубат и ги пазат Неговите заповеди.

Верноста произлегува од нашата вера. Кога му веруваме на Бога и живееме согласно со тоа што Тој ни го заповедал, постапуваме верно. Верноста во нашите морални постапки сведочи за нашата вера.

### Верно пријателство

За да бидеме вистински пријатели, од голема важност е да ја изградиме верноста како наша морална особина. Ако сме верни, ќе можат нашите пријатели да се потпрат на нас и во добро и во лошо. Тие треба да се сигурни во нашата верност. Важно е да имаат доверба во нас. Во Библијата е речено: „Верниот пријател е сигурна заштита; кој го нашол – нашол големо богатство. Верниот пријател нема цена; добрината негова нема крај. Вистинскиот пријател е лек за животот.“



(Мудр. Сир. 6,14-16).

Пријателите кога нè сметаат за верни, ги споделуваат со нас и своите тајни. Пријателската тајна треба да се чува. Доколку не успееме да ја сочуваме и ја издадеме, ние со тоа сме го изневериле пријателството и стануваме неверни. Веднаш ја губиме довербата која сме ја стекнале кај своите пријатели. Но, не само тоа, со изневерувањето ние и ги повредуваме нашите пријатели, а тоа е многу тажно.

Довербата не се стекнува лесно, но многу лесно може да се изгуби.

## Верноста во љубовта

Ние веќе учевме дека Бог го создал човекот за да живее во заедница. А основа на секоја заедница е семејството. За да може едно семејство да се создаде, потребно е еден маж и една жена кои се љубат и почитуваат да стапат во брак. Така, тие кога стапуваат во брак си даваат ветувања еден на друг дека секогаш ќе се сакаат, дека целиот свој живот ќе бидат заедно и ќе си помагаат во добро и во лошо. Бидејќи си даваат такви ветувања кои се однесуваат на целиот живот, тие во бракот се обврзуваат да си бидат верни еден на друг засекогаш.

Бракот е света тајна, која е од Бога благословена, па затоа Бог ја дал и оваа заповед: Не прави прељуба! Со прељубата се крши ветувањето на љубовта кое сме го дале на некого кого многу го сакаме. Затоа, оној кој не ја исполнува оваа заповед, го жалости и Бога и својот брачен сопатник кој се надева на неговата искрена љубов.



Господ Исус Христос на земјата се родил во семејство. Пресвета Богородица, неговата мајка и старецот Јосиф биле неговото семејство. Тие го израснале со голема љубов, нежност, грижа и покажале вистински пример на верност. Секое семејство треба да се угледа на овој пример и да расте во љубовта и верноста.

### *Активности: Што значи да се биде верен?*

1. Што е верност?
2. Кои добродетели се поврзани со верноста?
3. Кој е наш најголем пример во верноста?
4. Што значи да се биде верен пријател?
5. Дали верноста е важна добродетел за пријателството?
6. Какви ветувања си даваат мажот и жената кога стапуваат во брак?
7. Каква заповед дал Бог за да ги поучи луѓето да бидат верни во бракот?
8. Кое ветување се крши со прељубата?
9. Кого го жалости човекот ако прави прељуба?
10. Кое семејство треба да ни биде пример во љубовта и верноста?

